## ЗА НАРОДНИТЕ ПРИКАЗНИ

Во народното усно творештво, по својата привлечност, народните приказни стојат на прво место. Средбата со нив на секој човек е веќе со првите стапалки од неговото детство. Навистина, кој од нас не слушал и не се одушевувал со нивната чудна и прекрасна фантазија, со чудесните ликови и настани во нив, далечни и наизглед без врска со реалниот живот, но сепак можни, разбирливи, па затоа и толку драги на детската душа и фантазија? И не само децата, туку и „возрасните луѓе секоја приказна, секоја чудна историја, нафрлена со поетско и магиско воображение, со задоволство ја слушаат, дури и тогаш кога сметаат дека таа е неверојатна".[1])

Рускиот академик Ј. М. Соколов (во „Русский фольклор" — Москва 1941, стр. 292) ја дава следнава дефиниција за народната приказна: „Под народна приказна во широка смисла на овој збор ние подразбираме усно-поетски расказ од фантастичен, авантуристичко-новелистичен или битов карактер". Меѓутоа, да подвлечеме дека е многу тешко да се даде една наполно точна дефиниција на поимот „народна приказна".

Во раното детство, кога приказните најмногу се сакаат, не изгледа неверојатно постоењето на разни натприродни суштества и сили: самовили, ламји, змеови, ѓаволи, анѓели, итн. — верни и благодарни помошници или лути непријатели на саканите јунаци од приказните. Никому не му било чудно и неверојатно што хероите од приказните дури го разбирале и говореле немуштиот јазик, јазикот на животните и птиците, како што и овие го разбирале човечкиот говор. Никому не му се чинело невозможно што јунаците можеле да летаат на разни волшебни, магиски ќилимчиња, на крилати коњи, што можеле да се претвораат во разни животни и повторно во човек, што умирале и потоа пак оживувале со помош на разни

---

[1]) I. Bolte und J. Polivka, Anmerkungen zu den Kinder und Hausmärchen der Brüder Grimm, Leipzig, B. IV, 4, 1913—1932.

„живи“ води и што имале секакви најчудни особини и способности, кои обичниот, смртниот човек ги нема. Сме ги ширеле само очите, сме го задржувале здивот во градите пред хиперболичноста и фантазијата на приказните! Па сепак и сите овие особини и способности всушност се признаци на материјалистичко мислење, „што неизбежно било предизвикувано од трудовите процеси и од многуте појави, сврзани со социјалниот живот на древните луѓе“. „Овие признаци, пишува Максим Горки, се дојдени до нас во форма на приказни и митови, во кои ние слушаме одзив од работата на опитомувањето на животните, за откривањето лековити треви, за пронаоѓање на орудија за работа. Уште во длабоката древност луѓето мечтаеле за можноста да летаат во воздухот — за тоа зборуваат легендите за Фаетон, за Дедал и неговиот син Икар, а исто така и приказната за „ќилимчето што лета“. Мечтаеле за забрзување на движењето на земјата — приказната на „брзоодните чизми“ — и го искористиле коњот; желбата да пливаат по реката побрзо од нејзиниот тек довела до изнаоѓање весла и платна; стремежот да можат да го отепуваат непријателот и ѕверот оддалеку, послужил како мотив да ги пронајдат прачката, лакот, стрелата. Тие размислувале за можноста за една ноќ да се испреде и исткае огромно количество материја, за можноста за една ноќ да се построи добро живеалиште, дури „дворец“, т.е. живеалиште, укрепено против непријателот — и го создале чекркот, едно од најстарите орудија на трудот, го создале примитивниот, рачниот разбој и приказната за Василиса Премудрата. Можат да се приведат уште десетина докази за целесообразноста на древните приказни и мотиви, десетина докази за далновидноста на ликовното, хипотетично, но веќе технолошко мислење на првобитните луѓе, што се издигало до веќе такви совршени хипотези, како на пример да се искористи силата од вртењето на земјата околу оската или да се уништат поларните ледови. Сите митови и приказни на древноста како божем да завршуваат со митот на Тантал: „Тантал стои до гуша во вода, го измачува жед, но тој не може да ја згасне — тоа е древниот човек сред појавите на надворешниот свет, што тој не го запознал.“

„Јас не се сомневам, дека вие ги познавате древните приказни, митови, легенди — но би сакал да ја разберете подлабоко нивната основна смисла. Таа смисла се сведува до стремежот на древните работни луѓе да го олеснат својот труд, да ја засилат неговата продуктивност, да се вооружат против четириножните и двоножните свои непријатели, а исто така, преку силата на зборот, со „баења“ и „заколнувања“ да повлијаат врз непријателските на човекот стихии и природни појави“.

Како што ние сме гледале на народните приказни во нашето детство, и човештвото во детството од свето постоење слично гледало на природата што го окружувала. Луѓето тогаш не можеле да најдат објаснувања за многу природни појави. Не можеле да разберат, на пример, зошто грмело, зошто светкавиците светкале, зошто растенијата преку годината се менувале, итн. Нивното примитивно сфаќање на овие и слични појави им припишувало натприродни својства и сили; тие сметале дека и животните, и растенијата, и природните појави, имаат душа и душевни својства. Според нив, сè во природата живее ист или сличен живот, каков што е и човечкиот. И бидејќи не можеле природата да ја објаснат, тие ја окружувале со суеверно почитување. Во ова е суштината, содржината на анимизмот — основата на сите идни религии, т.е. верата на примитивниот човек дека природата е одухотворена.

Народните приказни за животни, кои со право се сметаат како најстари творби на прозниот фолклор, потем и фантастичните, волшебните приказни, веројатно никнувале како природен резултат токму на ваквите разбирања на првобитните луѓе во најстарите времиња на човечката историја, кога тие живееле во непосредна близина на животните. Водејќи со нив секојдневна борба за живот, човекот започнал да им придава разни магиски сили. Се стремел да ги смилостиви со баења и магии, зашто верувал дека во нив е отелотворен некој нивни прededо односно покровител.

Затоа во овие приказни се наоѓаат живи одрази на нашите далечни претци. Во ваквите приказни, сè што постои во природата има човечки својства и разни односи со луѓето, па дејствува како пријателска или непријателска сила. Затоа во приказните непознатите и страшни природни сили се претставени како волшебници, вештици и сл.

Создавањето на приказните одело, главно, по овој пат. Дури подоцна, кога човештвото излегло од првобитните шуми, кога започнало да се формира класното општество и луѓето почнале да се делат на класи и кога односите меѓу одделни класи станале непријателски, напоредно со различните религиозни системи, се јавиле и други приказни: со разни религиозни мотиви, потем приказни од реалниот живот, за односите меѓу бедните и богатите, приказни за социјалната нееднаквост, итн.

*
* *

Кога во почетокот на XIX век, во времето на романтичните стремежи да се запознае колку е можно повеќе целокупниот народен живот, напоредно со систематското собирање на народните умотворби, започнало и проучувањето на народ-

ните приказни. Токму нивното потекло најпрво им го свртело вниманието на научниците и токму на ова интересно прашање му биле посветени бројни студии. По таков начин, во текот на XIX век, биле создадени повеќе хипотези за потеклото на приказните.

Проучувајќи ги сестрано приказните на европските народи, германските фолклористи браќата Грим — прочуени со своите збирки германски народни приказни — забележале дека сижетите и мотивите во приказните на овие народи се еднакви или слични. И тие, потпирајќи се врз тогаш утврдената вистина дека јазиците на индоевропските народи имаат заеднички корен, заклучиле дека оваа еднаквост или сличност веројатно се должи на некогашното заедничко племенско потекло на индоевропските народи и на нивната некогашна заедничка митологија. Со оваа хипотеза, всушност, се поставени темелите на идното посестрано проучување на прашањето за потеклото на народните приказни.

Веќе кон почетокот на втората половина на XIX век, била создадена нова теорија, ново објаснување за потеклото на приказните, како последица на сè поширокото запознавање и изучување на фолклорот и на воневропските народи. Германскиот научник Теодор Бенфај, проучувајќи ги индиските зборници со народни приказни, во својот превод на нивниот најпрочуен зборник „Панчататра“ („Пет книги“), откако констатирал дека меѓу индиските приказни се среќаваат еднакви или слични со европските приказни, ја поставил својата хипотеза дека Индија била татковина на приказните. Имено, тој смета дека приказните, по пат на миграција, од Индија преминале во Европа, и дека овој факт се должи на културно-историските врски и меѓусебните заемања на нивните народи. Пренесувањата од Индија, според Бенфај, станале по разни патишта и разни начини, кога европските народи доаѓале во допир со неа и обратно. Бенфај претполага дека вакви заемања имало уште од времето на походите на Александар Македонски во Индија. Теоријата на Бенфај е наречена миграциона, индиска или теорија на заемките.

Меѓутоа, науката подоцна утврди дека слични сижети и мотиви од приказните на европските народи и од оние на Индија се среќаваат и на другите континенти, во Африка, Америка, Австралија, кај такви примитивни племиња и народи, за кои беше сигурно дека во текот на своето историско постоење немале никаков културен допир со Индија или со европските народи, ниту некакви меѓусебни родствени врски. По таков начин и двете спомнати теории, како еднострани (тие, речиси, ја одречуваат можноста секој народ да создава свои приказни) морале да бидат заменети.

Англичанецот Едвард Тејлор, авторот на тн. антрополошка теорија, кон осумдесеттите години на минатиот век, ја поставил својата хипотеза за „самораѓањето“ на сижетите и мотивите во фолклорот на одделните народи. Неговиот заклучок, секако логичен и научно оправдан, е дека сличноста во животот и обичаите, во поетските и религиозните претстави кај одделни племиња и народи, според тоа и сличноста на приказните, можат да се објаснат со општоста на човечката природа, психика и мислење и со истиот или сличниот развоен пат на нивната култура. Тејлор, меѓутоа, не ги одречува ни можностите одделни сижети, мотиви или цели приказни да можат да бидат културно-историски заемања за помал или поголем круг од народни заедници или да произлегуваат од заедничко племенско потекло на група народи.

Освен овие основни хипотези, постојат и други, но секако е непобитно дека не постои една целосно точна научна теорија за потеклото на народните приказни и за нивното ширење. Според тоа, при објаснување потеклото и на нашите македонски народни приказни треба да се имаат предвид спомнатите искажувања, зашто е несомнено дека целокупниот развој и на нашите приказни се движел по слични или исти патишта. Имено, секогаш е можно, за одделни приказни тоа е дури и докажано, тие да бидат остаток на нашето заедничко потекло со други народи, во прв ред со словенските народи, или на културно-историските врски што сме ги имале со други народи (особено многу приказни сме прифатиле од Грците и Турците). Основно е, сепак, дека вакви приказни нема многу. Дури, нешто повеќе: при прифаќањето, ваквите приказни се приспособувале кон сфаќањата на нашиот народ и добивале негова интерпретација.

Во целина, при проучувањето на нашите приказни, битно е да се води сметка за нивниот карактер, за нивната суштина, за нивната идејна страна. Токму овие елементи се клучни за определување националниот карактер на народните приказни, доколку тие се одраз и израз на народните сфаќања и погледи, чувства и стремежи, на целокупната народна психологија.

* * *

Интересот кон народните приказни во Европа се јавил во времето на романтизмот, но некако на втор план, по интересот за народните песни, кои биле во центарот на вниманието. Сепак, приказните набргу започнале систематски да се собираат и изучуваат.

И македонските народни приказни најинтензивно се собирани во XIX век. Колку што досега е познато, прв собирач

бил Виктор Григорович, доцент на Универзитетот во Казан, кој дошол од Русија во Македонија за да го проучува старословенскиот јазик. Патувајќи по Македонија (1844—1845), тој во Остров ја забележил приказната „Цар Филип сос слонце чинит облок“, но таа е објавена дури во нашево време (Загреб, 1951). Посериозното собирање на нашите приказни започнало во шеесеттите години на минатиот век. Тогаш започнале да собираат народни умотворби најголемите македонски собирачи: браќата Миладиновци, Стефан Верковиќ Кузман Шапкарев и Марко Цепенков. Првите две печатени приказни, забележени од Константин Миладинов, се објавени по неговата смрт во загрепскиот литературен алманах „Бисер“ (1863). Три години подоцна, во Русија, во превод, се објавени уште четири приказни од фондот на Константин Миладинов. Меѓутоа, најголемиот дел од објавените македонски народни приказни им припаѓаат на Верковиќ, Шапкарев и Цепенков. Збирката на Шапкарев (Софија, 1892) има близу 250 приказни, издадениот зборник на Верковиќ „Јужномакедонски народни приказни“ (Прага, 1932) има 133 приказни. Најмногу приказни, сепак, собрал Марко Цепенков. Само во софијскиот „Зборник за народни умотворенија, наука и книжнина“ (од 1889 година натаму), тој објавил близу 200 приказни, а од неговата заоставштина се отпечатени уште три книги со 288 приказни (Скопје, 1958—1959).

Освен овие најголеми собирачи, македонски народни приказни објавувале и мнозина други Македонци (Димитар и Константин Молерови, Е. Спространов, Спиро Иванов, Георги Л’жев), потем Срби и Бугари. Значајни се и двете збирки на францускиот славист Андре Мазон со над 100 приказни (Париз, 1923; Париз, 1936).

Вкупниот број на објавените македонски народни приказни приближно изнесува над 1500. Ако се пресметаат преданијата и етиолошките приказни, тогаш овој број е многу поголем.

Природно би било, напоредно со собирањето на нашите приказни или барем нешто подоцна да започнело и нивното проучување. Меѓутоа, иако во времето на македонската преродба постоел прилично жив интерес кон народното творештво — најдобро сведоштво за тоа се прилично големиот број објавени народни умотворби — поради условите во кои тогаш живеел нашиот народ, меѓу самите Македонци немало подготвени луѓе за оваа задача. Нашите главни собирачи ја немале потребната спрема за еден ваков потфат. Некои од нив за објавените приказни не ги давале ни најосновните податоци, што треба да ги има секоја една забележена народна творба: каде, кога и од кого е забележена, и сл. Други не ги спазу-

вале дијалектните особености на собраните умотворби. Марко Цепенков, на пример, скоро сите собрани приказни, без оглед откаде тие биле и на каков говор му биле раскажувани, ги дотерувал на прилепски говор. Фактот што собраните приказни биле објавувани надвор од Македонија, што нашите собирачи немале на кого да се потпрат и да добијат помош во редактирањето, класирањето и издавањето на собраните материјали, секако влијаел и врз квалитетот на нивната работа.

За тематиката на отпечатените македонски народни приказни пишувале неколцина познати светски фолклористи. Чехот Јиржи Поливка, во спомнатата збирка на Стефан Верковиќ објавил специјална студија за местото на овие приказни во светската ризница на народното прозно творештво. Постојат и повеќе трудови за врските на нашите приказни со приказните на други народи.

Општо земено, македонските народни приказни и до ден-денешен се слабо проучени. Освен спомнатите причини, на ова секако влијаело и тоа што скоро сите наши приказни се печателе надвор од Македонија, во разни земји и на разни јазици, во одделни, често недостапни списанија или збирки, при што дури често се именувало како „српски“ или „бугарски“.

Македонските народни приказни не биле никогаш класирани, ни целосно систематизирани, дури ни приказните во отпечатените збирки. На пример, Кузман Шапкарев приказните од својата збирка ги групирал по територијална припадност („од Дебарско“, „од Охридско“, „од Кичевско“, „од Прилепско“, „од Велешко“, „од Битолско“, „од Леринско“, „од Костурско“, итн.), без да ги определува видовите.

Кај другите југословенски народи, почнувајќи од Вук Караџиќ, кој прв извршил прилично успешно класирање на српските народни приказни, па до наши дни, вршени се бројни и разновидни класирања на народните приказни.*) Меѓутоа, во светот веќе одамна преовладува употребата на една меѓународна класификација на приказните, чии основи ги поставил уште 1910 година финскиот фолклорист Анти Арне. Неговиот систем потоа е натаму разработуван, особено од Стит Томсон, и денес се именува како Арне—Томсонов систем. Најдобрата негова страна е во тоа што го олеснува споредбеното проучување на приказните во светски размери, доколку системот го применуваат сите народи.

Арне—Томсоновата класификација на народните приказни има три основни групи: 1) приказни за животни, 2) приказни во потесна смисла (тнр. вистински приказни), 3) анег-

---

*) М. Бошковић—Стулли, О терминологији хрватско-српске народне приповијетке. Трећи конгрес фолклориста Југославије. Цетиње 1958, стр. 127—143.

доти. Втората група е составена од четири подгрупи: а) фантастични или волшебни приказни, 2) приказни легенди (религиски), 3) реалистички или новелистички приказни и 4) приказни за глупавиот ѓавол.

Оваа класификација, меѓутоа, ги остава настрана разните народни преданија, кои исто така се приказни. Оваа празнина последниве години е пополнета со натамошно проширување на Арно—Томсоновиот систем: во одделни групи во него се вклучени и преданијата. Потпирајќи се и врз некои туѓи искуства, така постапил полскиот научник Јулијан Кшижановски при составување систематизација на мотивите на полските народни приказни (Polska bajka ludowa w ukadzie systematycznum, Wrocaw—Warszawa—Kraków. 1962).

И нашите, македонски народни приказни, најдобро можат да се класираат и систематизираат (ако се изготвува регистер на нивните мотиви), според овој подобрен, проширен Арне—Томсонов систем:

I. Приказни за животни
II. Приказни во потесна смисла (тнр. вистински приказни)
   а) фантастични или волшебни приказни
   б) легенди (религиски)
   в) реалистички или новелистички приказни
   г) приказни за глупавиот ѓавол
III. Анегдоти
IV. Етиолошки приказни
V. Приказни — верувања и преданија

Внатре во овие пет основни групи и во подгрупите постојат тнр. гнезда за групи од слични сижети. Според овие групи и подгрупи се распределени и нашите приказни во оваа книга, при што се дадени и соодветни објаснувања за нив во почетокот на секоја група.

*
* *

Стилистиката на народните приказни, пред сè, најтесно е поврзана и зависна од карактерот и природата на одделни нејзини видови. Но, постојат и низа заеднички елементи. Формата и содржината на видовите најчесто се потпира врз вековната традиција. Затоа може да се зборува за извесна типичност на нивната стилистика, со постоење утврдени формули за почетокот, разврската и крајот на секој одделен вид. Меѓутоа, иако градбата на секој вид приказни се движела по определени шеми, во текот на нивниот многувековен живот тие биле во еден *постојан континуиран и законит процес на различни промени.* Самиот факт што сите видови приказни не биле создадени истовремено, како што видовме, јасно покажува дека при создавањето нови видови приказни многу-

бројни елементи од постарите видови преминувале во првите, а стеченото искуство се користело при формирањето и на нови видови приказни многубројни елементи од постарите видови преминувале во првите, а стеченото искуство се користело при формирањето и на нови видови приказни. Така, на пример, од првобитните приказни за животните, подоцна била создадена басната, што наполно ја користела нивната стилистика (сижети, мотиви, ликови, итн.). На ист начин, со времето — поради изменетите културно-историски погледи на луѓето, со нивниот развиток — врз основа на фантастичната приказна се создале нови приказни: со реалистичка содржина. Се разбира, тоа никако не значело дека со појавата на новите видови приказни исчезнале постарите видови. Напротив, тие и натаму живееле, се создавале често и нови приказни од тој вид, но нивната содржина, разбирливо, трпела промени, најчесто со добивање реалистички црти, со нивното доближување до современите сфаќања на одделните периоди од културниот развиток на човештвото.

Меѓутоа, за секој одделен вид народни приказни карактеристични се и *постојаните бројни внатрешни* промени во текот на нивното живеење. Покрај чисто механичките промени, што произлегуваат од самата природа на народното творештво (дека тоа е усно творештво, па при пренесувањето од човек до човек лесно се заборавале одделни епизоди или елементи од приказната, или случајно или намерно, се спојувале мотиви од разни приказни и сл.), се вршеле и промени во суштината, во нивната идејна страна, како законита последица на културно-историските и социјални промени во животот и сфаќањата на луѓето. Со еден збор, *секое ново време* се одразувало, на соодветен начин, со нешто ново, актуелно, како во старите приказни, така и во создавањето нови приказни: со нови ликови, погледи. Во фантастичните приказни, на пример, по појавата на разни религии, почнале да се внесуваат религиозни сфаќања за животот и природата, а напоредно започнало и создавањето религиски приказни.

Стилот на народните приказни, макар колку да е зависен од традиционалните стилистички основи на секој вид приказни, всушност секогаш е стил на раскажувачот, на оној раскажувач од кого една приказна е чуена или забележена. Тој стил се изразува најмногу во градбата на приказната и во подборот на сите детали во изнесувањето и поврзувањето на нејзините мотиви и епизоди, и во самиот јазик. Значи, една иста приказна на различни начини ќе ја интерпретираат или раскажуваат одделни раскажувачи, според своите погледи и сфаќања за темата на приказната, според своето сопствено чувство и вкус за нејзиното уметничко обликување.

За уметничката вредност на народните приказни најдобро е да се повторат зборовите на големиот руски писател Максим Горки, што им ги беше упатил на своите колеги на Конгресот на советските писатели во 1934 година: „Јас повторно ви го обрнувам вниманието, другари, врз фактот дека најдлабоките и најсветлите, уметнички совршени типови се создадени од фолклорот, од усното творештво на работниот народ. Совршенството на ликови какви што се Херкул, Микула Сељанинович, Светогор, потем — доктор Фауст, Василиса Премудра, ироничниот срекник Иван — будалија и најпосле — Петрушка, кој го победува докторот, полицајот, ѓаволот, па дури и смртта — сето тоа се ликови, во чие создавање хармонично се споени разумот и интиуцијата, мислата и чувството. Такво спојување е можно само кога создавачот непосредно учествува во творечката работа на стварноста, во борбата за обновување на животот. Многу важно е да се одбележи дека на фолклорот му е туѓ песимизмот, без да се гледа на фактот дека создавачите негови живееле тешко и мачно: нивниот ропски труд бил обесмислен од експлоататорите, а личниот живот — обесправен и незаштитен. Но, при сето тоа на колективот како да му е својствено сознанието дека тој е бесмртен, и увереноста дека ќе ги победи сите непријателски сили. Херојот на фолклорот, „глупакот", што го презираат дури и татко му и браќа му, секогаш излегува поумен од нив, секогаш ги победува незгодите на животот..."

Ова е причината што народните приказни често биле непосредна инспирација на мнозина и мнозина светски писатели, уметници, музичари. Во светската литература фолклорот го користеле мнозина големи писатели какви што се Бокачио, Сервантес, Гете, Балзак, Дикенс, Толстој... Во литературите на југословенските народи има безбројни примери за творечко користење на фолклорот. Доволно е да го спомнеме само Петар Петровиќ—Његош.

На крајот, треба да се истакне дека народните приказни се многу значајни и како драгоцен материјал за проучување на културната историја, особено историјата на првобитната култура. Приказните, што некогаш живееле или денес живеат во народот, ги дополнуваат претставите за минатото, често како нивна жива илустрација. Маркс, Енгелс, Ленин, пројавувале особен интерес кон народното творештво. Кога на Ленина еднаш му бил поднесен еден зборник со народни приказни, тој вака се искажал за нив: „Колку интересен материјал!... Од него може да се напише прекрасна студија за народните желби и надежи".

Кирил ПЕНУШЛИСКИ

## ПРИКАЗНИ ЗА ЖИВОТНИ

Приказните за животни го водат своето потекло од најдлабоката древност, од периодот на дивјаштвото. Со право се смета дека тие се најстари творби на усното творештво. Овие приказни веројатно се развиле од постарите игри и песни на првобитните луѓе, во кои тие на еден натуралистички начин го репродуцирале своето искуство од допирот со животните, од борбата со нив. Познати им се на сите народи. Нашата приказна за лавот и глушецот од книгава, на пример, спаѓа меѓу најстарите забележени приказни за животни. Со скоро иста содржина, оваа приказна била запишана на еден папирус во Египет на некои 3000 години пред нашата ера.

Меѓу себе, по својот стил и композиција, приказните за животни малку се разликуваат. Една од нивните поважни особини е постепеното типизирање на ликовите на животните. Бидејќи народните приказни се градени најчесто врз контрастот, врз спротивностите на ликовите на хероите на приказните и нивните постапки, и во приказните за животни се применува истиот метод: лисицата и волкот, најважните носители на нашите приказни за животни, се противположни. Лисицата е — „итра лиса", а волкот — речиси секогаш измамен и надитрен — е глупав! Всушност, неговите будалштини малку се разликуваат од будалштините на поголемите браќа во фантастичните приказни или во реалистичните.

Една од карактеристиките на стилот на приказните за животни е нивната дијалошка форма. Животните во овие приказни обично се среќаваат некаде, случајно или намерно. Значи, градбата на приказната лежи врз **средбата**, и тогаш ќе започне обработката на сижето. Животните започнуваат да водат „разговори", па преку нив и преку постапките што се сврзани со „разговорите", се одвива дејството. Во некои случаи дијалогот е во стихови.

Друга важна специфика е повторувањето на еден ист сижетен елемент по неколку пати во приказната. На пример,

во приказната *Лисицата стоумница и јазавецот двоумник,* начинот за фаќањето в стапица и дијалогот меѓу лисицата и јазовецот, и потоа со стопанот, се повторува неколку пати.

Инаку, во почетокот на создавањето на приказните за животни, тогаш кога тие биле обична натуралистичка репродукција, во ликовите на животните немало некаква алегориска смисла. Но, со времето, врз основа на стекнатото искуство од постојаниот допир со нив, „луѓето започнале да прават споредби меѓу карактерите на зверовите и карактерите на луѓето. Итроста не е својствена само на лисицата, кроткоста не само на гулабот, подмолноста не само на змијата, страшливоста не само на зајакот. Сите овие својства можат да се најдат и во поведението на луѓето. И ете, од почеток, во своите животни односи луѓето почнале еден со друг да се наречуваат лисица, змија, гулаб, употребувајќи ги овие имиња алегориски" (Г. Н. Поспелов *Теория на литературы, Москва* 1940, стр. 120).

Меѓу приказните за животни спаѓаат и басните, одделен нивни вид, во кои алегоријата веќе има централно место. Басната е многу помлада. Во условите на поразвиениот општествен живот на луѓето, со формирањето на класи и заострувањето на класната борба, во овие приказни, со помош на алегоријата, навлегуваат хуморот и сатирата. Последнава доаѓа да ги исмее и жигоса негативните карактерни особини на луѓето.

Приказните за животни, особено басните, често свршуваат со некоја поука, во форма на поговорка.

Денес е прилично тешко да се извршат точни разграничувања за развојните патишта на приказните за животни и на басните, затоа што нивните форми до денес секако се менувале. При тоа треба да се има предвид фактот што врз основа на народната басна израснала и литературната басна, па потоа едните со другите се преплетувале.

# АРСЛАНОТ И ГЛУШЕЦОТ

Едно време едни ловџии фатиле в планина еден арслан, го врзале со јажиња и пратиле едного од другите в град, да донесит синџири, за да го врзат појако и да го носат без страв. Арсланот бил врзан за некој даб: рикал, копал и сѐ, шчо му се препречило пред очи, искорнал.

До дабот имало една дупка и внатре еден глушец. Коа чул рикањето, глушецот излегол да видит шчо је тоа и, коа го видел арсланот, го попрашал, шчо му је. Арсланот кренал опашката и му рекол:

— Мани се, гадино ниедна! И ти ҫеа ќе ми додеаш?

Глушецот си се скрил в дупката. Втори пат излегол, и арсланот пак го избркал. По малу време пак излегол и му рекол:

— Кажи ми, џанам, од шчо имаш мака? Белќи можам да ти помогна?

Арсланот му одговорил:

— Али не глеаш, шчо ми је? — Ме фатија ловџии, ме врзаа овде и пратија едного од нив да земит синџири, да ме врзат и да ме носат по градишчана за да се бијат шега со мене, и да ме мачат! Шчо ќе мојш ти да ми поможиш?

— Тоа ти било маката? — рекол глушецот. А-то, шчо не ми кажа од преѓе? Сеа да видиш, као ќе те куртулиса.

Му се фрлил на вратот и — крц, крц, крц! дури да плуниш, го прегризал іажето!

— Бегај сега! — му рекол.

И арсланот, коа се видел слободен, избегал, чудејќи се:

— Ја, коцамити арслан, ишло по некој пат време, да сум бил борчлија и на глушецон!

(Кическо)

## ЛИСИЦАТА И ВОЛКОТ

Едно време волкот и лисицата се побратимиле, та се узбориле заедно да се живеат и заедно да се грижат за прехраната си.

Еднаш тие си спечалиле една врчка мед и си ја скриле во некоја дупка, надвор од седалиштето си. Не поминало многу и на лисицата ѝ се пријало мед, туку како да се најаде? Измислила една итрост, рекла на волкот:

— Куме волче, кљука некој на врата, да одам, да видам кој кљука?

— Оди! — ѝ одговорил волкот.

Таа не ошла до вратата, и пак се вратила. А волкот ја опитал:

— Кој кљука на вратата?

— Ме канат за кума, да крстам дете — рекла лисицата, — да одам или не?

— Оди — ѝ рекол волкот.

Лисицата ошла кај врчвата и се најала мед, та се се вратила. Кога дошла. волкот ја опитал:

— Како го крсти, кума лисо, детето?

— Начмиш — одговорила му таа.

А пусти, будала волче, не разбрал оти лисицата го начмела медот.

Потем некое време на лисицата пак ѝ се пријало мед, та пак викнала:

— Кој кљука? (ѓоа на вратата), и го опитала волкот: „Куме волче, некој кљука на врата, да одам, да видам кој е?“

— Оди! — ѝ одговорил волкот.

Лисицата ошла до негде и пак се вратила и му рекла:

— Куме волче, ме канат за кума, да одам или не?

— Оди! — ѝ рекол волкот.

Таа пак со трчање ошла кај врчката, го преполовила медот и пак се вратила. Волкот ја опитал:

— Како го крсти детето, кумо лисо?

— Начмиш преполовач! — му одговорила таа.

И пак пусти волче не се сетил оти кумата ја преполовила врчката со медот.

Потем малу време пак на лисицата ѝ се пријало мед и пак викнала:

— Кој кљука на врата? — И ошла да види, коа се вратила му рекла:

— Куме волче, ме канат за кума, да крстам дете; да одам или не?

Волкот ѝ дал изан и таа ошла при медот, го изела сиот и врчката празна ја истркалала по долот. Кога се вратила, волкот ја опитал:

— Како го крсти детето?

— Крстив го, куме — му рекла, — тркалец малец дур во долец!

И така лисицата го изела сиот мед, а пусти будала — волче не можел никако да ја разбере.

# ЛИСИЦАТА СТОУМНИЦА И ЈАЗОВЕЦОТ ДВОУМНИК

И се пријало на една лисица кокошки и тргнала да бара. Барајќи една ноќ, чула еден глас од петел до една куќа и се приближала до куќата од кај што беше чула гласот, та побарала некоја дупка да влези во куќата и да се нагости со некоја коковчица. Арно ама, ни дупка имало, ни па можела однекаде да се качи.

Думала, шестала како да направи за да влези и беше издумала: „Мене ме пери — си рекла — да одам да најдам еден јазовец и да го натерам да дупни една дупка под прагот од портата, та од таа дупка да му влезам кај кокошките и да се изнајадам."

Така беше си рекла и беше нашла еден јазовец, та го кандисала и го однесла кај што беа кокошките и дупнал јазовецот една дупка под прагот и влегла лисицата во дворот; по неа влегол и јазовецот и се изнакркале кокошки дојунџе кадар и си ошле по работата.

Кога видел домакинот утрото пердувите од кокошките, му текнало оти некоја лисица му изела кокошките. Вечерта наставил една стапица пред дупката, за кога ќе дојди уште еднаш лиса да се фати.

По некој ден пак ѝ се пријало на лиса кокошки и го зема јазовецот со неа, та отишле кај портата и лисицата му рекла на јазовецот:

— Ај, сега влегуј ти, брате јазовче, оти јас вчера влегов!

— Арно, да влезам, лисо — ѝ рекол — ама ако има некоја стапица наставена и да се фатам? После кој ќе ме куртулиса?

— Јас ќе те куртулисам, брате јазовче, зашто сум стоумница! Ти ич да не бериш гајле.

— Право што е право, сестро лисо, не ми држи да влезам, ако сакаш да јадиш кокошки — влегуј и ич не бери гајле, кога си стоумница.

На тоа згора, се престраши лиса и влезе во дупката; колку пречекори еден, два чекори и стапила во стапица, та чкрап! — се фатила за предните нозе. Дала вик по јазовецот да влезе и да ја куртулиса.

— Аман, бре брате јазовче, дај ми ум сега како да се куртулисам?

— Што ум бараш, мори лисо, ти од мене кога имам јас само два ума, а пак ти имаш сто умои. Измисли некој марифет и пушти се!

— Ами, брате јазовче, сите сто умои ги загубив во оваа болештина што имам; од двата умишта ти што имаш, дај ми го едниот и верувам да се куртулисам.

Кога виде сиромав јазовец оти лисицата сплетка конците, ѝ рече:

— Ти, сестро лисо, да се сториш на умрена кога ќе дојди чорбаџијата и тој ќе те удри со клоца по глава, та ќе те извади од стапицата и ќе те пласни настрана. Ти тогај рипни и побегни си.

Утрото рано, штом се јавил стопанот на кокошките и лисицата беше се сторила на умрена. Едно ја видел лисицата фатена во стапицата и дал вик по неа:

— Така те сакам, кумо лисо де, да се фатиш со обете нозе! Јадиш кокошки? Ете така треба за тебе ја, да ми те фатам, та да ми те одерам и да ми те продадам кожинчето, та да си купам повеќе кокошки, отколку што си ми изела!

Така велејќи стопанот, ја настапи рачката од стапицата и ја извади лисицата, та ја пласна на една

страна и отрчал дома да се пофали на децата, дека ја фатил лисицата што му ги изела кокошките. Во истото време си побегнала лисицата и му благодарила на јазовецот, за умот што ѝ го дал.

По некоја недела пак ѝ се пријало на лиса кокошки и го зела јазовецот, та му отишле кај портата.

— Ај, влези сега ти, побратиме јазовче — му рекла — оти јас двапати кај влегувам.

— Не можам да влезам, посестримо — ѝ рекол — чунки само еден ум имам, па ако се фатам, не ќе можам да се пуштам.

— Јас да сум ти жива, ако се фатиш, јас ќе те пуштам, ти ич тоа гајле да го немаш.

При сето кандисување на лисицата што го кандисуваше јазовецот да влезе, не влегувал. Виде, не виде стрвната лисица пак таа влезе и пак беше се фатила во стапицата.

— Ами сега, бре јазовче, како да се куртулисам, дај ми ум, оти загинувам?

— Еден ум имам, лисо — ѝ рекол, — и тој ако ти го дадам не ќе ми остане ни еден за мене, за ако дојде редот да се фатам. Ете, ти имаш сто умои, најди си еден од стоте и куртулисај се.

При многуто молење на лиса ѝ го даде и другиот ум што го имал јазовецот и пак куртулисала од стапицата. Тој ум бил да се направи кротка пред човекот, кога ќе дојдел да ја вади од стапицата, и да се гала — како што се гала некое куче.

Едно дошол човекот и фатила да се крoти и гала лисицата и му се смилило на човекот, та ја пуштил. Тргнала по него да оди и да се гали, да рипа на него како да го познавала од многу години. Нашла време и избегала. И за тој ум многу му благодарила лисицата на јазовецот.

По време пак го зела јазовецот лисицата и му отишле кај кокошките. И тогај нејќел јазовецот да влезе, арно ама го кандисала со големи клетви, ако се фати во стапицата, таа ќе му дадела од стоте умои

што имала и ќе се пуштел од стапицата. Страма ради јазовецот беше се излагал и влегол во дупката. Уште не беше пречекорил еден чекор: чкрап стапицата, и се фатил за нозе! Дал вик по лисицата:

— Кума лисо, давај ми ум оти се фатив во проклетата стапица.

— Ејди, побратиме јазовче, јас да имав ум сама ќе се куртулисав кога се фатив, а не да барам од тебе ум и да куртулисувам. Сега барај си ум и куртулисуј се, од мене ум не барај!

Кога чу јазовецот тие зборови, се вчудовидел и брго-брго скроја еден марифет:

— Е, лели е така, сестро лисо, ела до мене да ти кажам уште еден ум што го чував за зло час, за човек да не можи да ме види и пред очи да му сум, ама кога да не сум фатен во стапица. Да имај го ти барем, та да велиш бог да го прости јазовецот што ми го кажа овој ум.

Слушајќи тие зборови, лисицата се приближила до јазовецот да му чуе и тој ум и јазовецот посакал ѓоа да ѝ шепни на уво. Го навртела увото лиса и — кап! За уво ја грабнал јазовецот со заби и ја задржал до него дури да дојде човекот, да го отепа него, ама баре и таа да не куртулиса, чунки му се откажала да го научи како да се куртулиса.

Дури стоја лиса фатена за уво, многу молби направила на јазовецот да ја пушти, арно ама јазовецот ништо не ѝ поверувал, чунки ја познал оти е многу лажлива и неверна за другар. Дојдувајќи стопанот кај стапицата, кога гледа: јазовецот фатен во стапицата, а пак јазовецот фатил лисица за уво и ја држи!

— Држ, не пуштај, бре јазовче, таа проклета лисица, оти многу кокошки ми изела!“

Зел секирата и ја вчелосал лиса в чело, та ја отепал, а јазовецот го пуштил од стапица да си оди по работата.

Ете од кај останало да се вели: Итрата лисица стреде стапица.

## САМО МЕСО ДОМА ДОШЛО

Едно време на магарето му се здодеало од тешката работа, та побегнало од стопана си и фатило да бара некое место, кај што да немало работа за работење. На пат одејќи си тоа, го сретнал еден овен, та го опитал:

— Со здравје вака, пријателу?

— Не се трае веќе, брате — одговорило магарето, — свадба се чини негде — ајде магарето да носи вода; на дрва — магарето; гној на нива — да носи магарето! И пак ненарането, како што рекол господ, а една рака слама или угризите од коњите или пак му фрлиле едно бреме суви лозини — нека гризе! И утре пак од рано ајде на работа: на дрва, на вода, на нива! Не се трае веќе, овие маки не се тргаат; ќе бегам, ќе барам место, каде што да нема работа, да си исчинам малу.

— Ах! — одговорил овенот, — ами и јас од тоа бегам: свадба се чини негде — ајде да заколеме овенот! Гозба се чини — ќе заколеме овенот! Пријатели или душмани дошле — ќе ги гостиме со овенот!

Откако се здружиле двајцата и тргнале патот, ето ги сретнала и лисицата. И таа исто така им рекла:

— Со здравје, пријатели?

Тие ѝ раскажале зашто бегале и каде оделе.

— Ох! — одговорила им таа, — та и јас бегам од тоа: свадба се чини негде — ајде да одереме лисицата, да поставиме кожувот на зетот и на невестата!

И така и таа се здружила со нив, та се сториле тројца другари. Пак одејќи си сите тројца, ги сретнало едно петле:

— Со здравје вака, пријатели? — им вели петлето.

И тие му раскажале и нему зашто бегале.

— Та и јас од тоа бегам — им рекло тоа, — првиче се чини негде: ајде да го заколиме петлето! Дошол на гости зетот — ајде заколите го петлето! Турчин дошол, гост дошол — ајде заколите петлето! Поклади дошле, Божиќ дошол или Велигден — ајде заколите петелот! Порастело си малу или не, пропеало си уште или не, ето ти, гледаш, петлето го клале на софра! Не се трга веќе: ќе бегам и јас заедно со вас!

И така и тоа се здружило со нив, та се сториле четворица другари и си тргнале да одат.

Врвеле, што врвеле по патот, нашле една кожа од волк. Сакале да ја земат, ама им било мака, не можеле да ја носат. Тогаш магарето им рекло:

— Земете ја и фрлете ја на мене — јас ќе ја носам; јас сум учен да носам товари, фрлете ја на мене, јас и неа ќе ја носам!

Зеле кожата и ја метнале на магарето и си тргнале патот. Оделе, што оделе, дошле до една пуста воденица и тамо ги стемнило. Влегле во воденицата, за да преноќуваат; ама што да видат внатре? — Во неа имало завален и распален оган, а на огнот вечера кладена да се вари, а жива душа немало. Во неа живееле мечки и волци, а тога тие не биле тука; биле излезени кон квечера негде по лов. Овие сега — животните, што дошле во воденицата, не биле никако, не знаеле што да чинат: дали да влезат и да останат или да одат? Не било никако: да влезат и да останат тука ги било страв, зашто виделе оти имало некој друг, што си живеел во воденицата; а пак да си одат, немало време, зашто било веќе стемнато. Најсетне, виделе не виделе, останале и влегле во воденицата да преноќуваат, а пак волчевата кожа, што беа ја нашле на пат, влегувајќи во воденицата, ја наполниле

со слама и ја обесиле на вратата, та така влегле и испоседнале крај огнот.

Потем малу време, кога овие веќе си седеле покрај огон, дошле две мечки и два волка, домаќините на запустената воденица, со сé челадите си и ги нашле тука. Гостите кога ги виделе домаќините, се здрвиле и скамениле од страв.

— Добре дошли, пријатели — им велат мечките и волците.

— Добре ве најдовме! — им одговориле гостите.

— Повелите, седните де, седните! — им повторуват домаќините.

И тие седнале. Најгоре го клале да седне магарето, како поголемо од сите; до него седнал овенот, после лисицата, најодзади седнало петлето. Јале, пиле вечерта и се веселиле. Домаќините едно време ги натерале гостите да попејат малу. А магарето им рекло:

— Треба прво да попејат домаќините, та сетне гостите! Така е прилегано и така е адет.

Така се препирале малу. Најсетне, спроти адетот, попеала прво мечката:

— Само месо дома дошло, само месо дома дошло!

Кутрите гости, кога чуле мечкината песна, се стопиле од страв! После го натерале да попее и магарето. Клетото магаре! Каде му се пеело нему? Туку, што ќе чини? Требало да се попее!... Попеало и тоа со слаткиот (!) си глас:

— Ја излез' надвор да видиш, што добро виси на врата! Ја излезите надвор да видите, што је чудо почудено!

Тога волците и мечките се опулиле еден со други и си намигнале: како некако да излезат надвор, да видат што има. Пуштиле едно од мечињата да излези да види што има надвор и му нарачале, ако е нешто лошо и страшно, да бега и да не се враќа назад во пештерата. Излегло мечето. Кога, што да види? На вратата гледа волк обесен! (Тоа била кожата волчеа,

што беа ја нашле патем и беа ја обесиле наполнета со слама, а волците и мечките, кога беа влегле не ја виделе). Мечето, од страв, не си покажало веќе главата да влезе назад во пештерата, а си избегало во планина. По малу време, зашто не се вратило првото мече, пратиле и друго од децата си, туку и тоа исто така патило и се изгубило. Така сетне едно по едно ги испратиле надвор сите мечиња и волчиња, ѓоа да видат што има, и така сите избегале. Најсетне, како што седеле волкот и мечката, станале и тие да бегаат. На овенот му се сторило оти станале по нив, за да ги изедат, та скокнал и тој да бега низ врата. Ама наместо да ја отвори вратата, тој со роговите повеќе ја затворил, та сите останале внатре! Сега сите се исплашиле едните од другите — домаќините ѕверови, од гостите, а пак овие, од домаќините! Од тие стравои, магарето фатило да рика: О, о, о! А лисицата трчала од ќоше в ќоше, за да најде некоја дупка, та да избега. А пак петлето скочило и летнало на греди и фатило да пее: „Ќи-ќи-ри-ќ-у-у!“ И сите гледале како да избегаат некако! Најсетне волкот и мечката откинале, се смушнале некако низ врата, избегале и отишле да си бараат децата.

Кога си ги нашле избегани и заскитани по планината, седнале таму, та си се разговарале, си раскажувале за стравоите, што виделе и си велеле:

— Виде? — ѝ вели волкот на мечката, — тоа, малоото, како викаше на греди, донесите ортома да ги обесиме, подајте ми ја овде! А пак таа со долгата опашка, трчај од ќоше в ќоше, барај ортома! А тој со долсите уши, што седеше најгоре, кога му викна на тој со свитканите рогови: а бре, затвори вратата, држте ги, да ги фатиме, да ги обесиме!: Да не бевме избегале, сите ќе не обесеа!

Таква ми ти потера виделе ѕверовите и питомите животни едни од други, помеѓу себе.

## ЖИВОТНИТЕ И ЧОВЕКОТ

Еднаш се собрале сите ѕверови да си одберат од помеѓу ни еден за цар, и сите рекле:

— „Р'слано да је! — и го одбрале за цар.

'Рслано се наперил и рекол:

— Од мене појунак нема на земјата!

Една мечка стара, била саката со едната нога — ја удрил некој човек. Она му рекла:

— Не се фали, оти од тебе има појунак на свето!

'Рслано скокнал и рекол на мечката:

— Кој је појунак од мене?

Мечката му рекла:

— Човеко!

'Рслано рекол:

— Е, дека се навоѓа човеко?

Мечката му рекла:

— Слезни по полето и ќе најдеш човек.

'Рслано веднаш слезнал по полето и вишел еден коњ. Се доближил до него и, со стра, го прашал:

— Шчо си ти?

Коњо му рекол:

— Не гледаш ли, шчо су? — Ја су којњ.

— Ами кој те врзал овде? — го прашал 'рслано.

Коњо му рекол:

— Човеко!

— Ами дека је човеко?

— Отиде у гората — му рекол коњо.

’Рслано се уплашил, као вишел коњо врзан и отишел кај гората. Тамо вишел една кола сос волови прегнати, и ги прашал:

— Шчо сте вије?

Они му рекле:

— Волови!

— Ами шчо стоите прегнати у колата?

Воловите му рекле:

— Човеко не прегна овде и није не смејеме да мрднеме одтува дотува; зере, ако мрднеме, има и ќотег!

’Рслано се уплашил ушче толку и ги прашал воловите:

— Каде је човеко?

Они му кажале:

— Е-е, иди нагоре, ќе го видиш.

’Рслано отишол понагоре и вишел едни биволи, та ѓи прашал:

— Шчо сте вије?

Они му рекле:

— Биволи!

— Ами шчо стојте овде?

— Човеко чекаме да дојде. Он отиде у гората, да крши дрва, па ќе дојде: ќе ги товари на колата, па ќе се качи на неа и ќе си земе свирката, та ќе си свири, а па није ќе теглиме колата.

’Рслано се уплашил, па погледнал на едно дрво и го вишел човеко. Отишол до дрвото, се запрел оддалеку и го прашал:

— Шчо си ти?

— Човеко му рекол:

— Ја су човек!

’Рслано па му рекол:

— Ја су дошол да се борам сос тебе, оти ти си бил појунак од мене!

Човеко се уплашил, па му рекол:

— Ќе слезнам да се борам сос тебе, ама да те вида, ако си јунак, скрши едно дрво, као мене — тогај ќе се борам.

Човеко гледал да го излаже некако 'рслано, да си изаби ноктите и забите од дрвото, па тогај да се бори; оти инаку, лоша била работата.

И тогај 'рслано фанал дрвото, гребал, гребал сос ноктите, јал, гризел сос забите, го прегризил и го преjал дрвото, дури и паднало. Као шчо паѓало дрвото, на 'рслано му фанало задните нозе.

Тогај човеко слезнал од дрвото, зел секирата, пата-ќута, пата-ќута, го докарал до смрт. После си натоварил колата сос дрва, качил и 'рслано озгора на дрвата, се качил и он на колата, па си засвирил со свирката.

'Рслано си дошол на себе, ама го било стра од ќотего да мрдне. Одиле, одиле, дошле во селото, во куќата на човеко. Тогај овој извикал:

— Бабо, бабо, отвори! Ти носам ем дрва́, да се грееш, ем кожуф, да се топлиш!

Излезнала бабата и децата, го пречекале татка си. Човеко го фанал 'рслано за опашка и го симнал од колата. 'Рслано, од стра, ич не мрднал.

Децата рекле на човеко:

— Тате, ама колку голема мечка си утепал!

Тогај си влезнале у дома, а 'рслано го оставиле на гумното.

У таја јурултија, као бабата излезнала да пречека човеко, таа пржела риба; а па мачката му нашла времето, та изела од тавата рибата. Човеко се разлутил оти немало шчо да јаде. Фанал сос машата, та ја̄ истепал мачката. Сирота мачка избегала на гумното.

'Рслано, као чул оти тепаат некого, не смејал да мрдне.

Мачката отишла на гумното и зела да го души 'рслано, а после зела да го трга за ухото. 'Рслано не

смејал да мрдне. После се опулил полека и вишел оти је мачка, та ја прашал:

— Кого тепаа сега, шчо се слушаше толку врева?

Мачката рекла:

— Мене!

— Ами зашчо?

— Оти ја им изедо рибата, та затова ме тепаа!

'Рслано ѝ рекол:

— Ами не те боли?

Мачката му одговорила:

— Не гледаш ли? Мене по стопати на ден ме тепаат, па не сакам да знам. Гледаш, ја им изедо сега рибата, па дојдо при тебе, та па гледам да касна нешчо.

Тогај 'рслано станал, та побегнал и си рекол:

— Навистина, на земјата од човеко и од мачката нема појунак!

И отишол, ја викнал кривата мечка и ѝ рекол:

— Оти ти ми кажа право, ама ја не те послуша: навистина, човеко бил појунак!

Човеко на утрото зел ножо да го дере р'слано, ама гледа на гумното — нема нишчо! Тој си избегал.

(Велешко)

# МАГАРИЊАТА И САМАРЏИЈАТА

Во старо време, кога зборувале и магарињата како луѓето, тики се собирале многупати наедно и мезлич си праеле. Во едно собрание еднашка беа отвориле збор за самарџијата, што им ги праел самарите.

— Слушајте бре, браќа — рекло едно од магарињата, — што ми текна, за да ви кажам (сите беа навртеле долзите уши кај тоа магаре, за да слушает што ќе кажи): јас велам, оти од нас полоши и потаксиратлии не ќе имат! Ама што ќе речите? Најтешки тоари ние ги носиме и најлошата рана нам ни се дава од стопаните, да ја јадиме. Потребало земја да носи некој од стопаните, брго тоарете го магарето; му потребало на некого песок да си донеси од река, од нас ќе земи некој и ќе не тоари, дур збират кутиите, али сандаците, али кошеите; ама оти песокта била жива вода водена, ич не му пишуат на тој, што те тоарат, тој туку ќе си фрла со лопатата, дури берат сандачињата. Се погодуват некои луѓе за сеир да гледат, коа тоарат некој песок на некое од нас, и му велат на тоарачот:

— Море, доста врга песок, бре чоече, оти е водена, да многу ќе му тежит на магарето и садна ќе му отвориш!

— Море, магаре така се тоара, да садна, мадна, што сака, нека отвора, од тоа, тоа не пцовисуа!

Не саде за тоа така ни праат, бре браќа, ами за сè нешто. Вие сами знајте како ве тоарат, што да ви редам ја едно по едно и да ве забаам.

— Колку за тоа, братко, така си е, као што кажа — му рекло друго едно магаре, — ич не жалат стопаните, коа да ни тоарат. Проклетите дрвари па, откоа ќе ни тоарат со најтежок тоар в планина, ќе ни клаат и неколку цепаници в седеље и терај го патот. Што да можи, ами ти се виткаш под пустио самар, што ти лежи на плешките и ти отворил садна, тој нејќи да те знаит, само те тепат по заднико со пустото вастагарче и те карат, и те колнит за пците да те јадат и волците. Ете вака, браќа бре! Да сега мислете да се бара некој крај, та и ние да поживејме на овој век малце порaат.

— За да поживееме и ние пораат, браќа — рекло треќо магаре, — треба да молиме бога три дни и три ноќи, за господ да го умрит самарџијата, што ни ги прај самарите, за да нема кој да праи самари, и да куртулисаме од тешките тоари и од пустите садна. А, што велите, браќа? Арно велам, али лошо? Од молење бога, за да умри самарџијата, друго нам не не пери, али молење бога три дни и три ноќи да се молиме, да ако ни послуша господ молитвата, као што ви велам, да ни го умрит господ самарџијата, бездруго ќе се куртулисаме од тешките тоари и од садната.

Откоа го ислушаа тоа магаре друзите магариња, сите беа го пофалиле и „брао" беа му рекле, оти му фатил умо тоа нешто да кажи. Беа се раскакале, беа се разрипале, току-така пеплишта беа се накревале од рипањето и скакањето. Откоа беа се уталожили малку, беа клекнали на коленици и почнале да викат и бога да молат, за да му го умри самарџијата.

Во тоа време едно старо магаре беше се истаило баеги скраја од сите магариња и беше си легнало во

едно пепелиште и почнало да се прпелат; и прпелајќи се, од зор, што му идело, коа се превртувало, тики се отрвало, со опроштение. Коа го чуле друзите магарињa, се опулиле кај него и коа го виделе, на чудо беше станале и дале вик по него:

— А бре, старо недугао и неразбрано, а бре сега најде да се прпелаш, таман коа сме во молитва, пту бре, бесрамнику! А бре, што не дојдиш вамо и да се молиш на бога, та господ да го умри самарџијата и да куртулисаме од садната, ами се прпелаш тамо и ни баре откај си. Зер само ние да се молиме и ти наготоо да се куртулисаш од садната? — му рекле.

Коа и чуло тие зборои старото магаре од друзите магарињa, рипнало на нозе и му рекло:

— Тешко и горко на умот, што го носите, море магарињa! Ама оти, ќе речите? Ами ако се молите бога, за да умри тој самарџија, ами лели друг ќе има, бре будали, а па другио самарџија, што ќе ни и праит самарите и ќе ни затегнуа садната, тој не ќе знаит, како што знаит овој, што го имаме досега. Разбравте сега што ви кажав, али не разбравте? Наместо да се молите на бога, да ни умри самарџијата, што ни затегнуа садната, молете се да ни е жив бре, за да ни праи самарите и да ни оптегнуа садната, да ако си имаме по две-три садна на плеќите. Оти со друг самарџија по тринаесе ќе имаме и па малце ќе ни бидат, знаите али не знаите?

Кога чуја тие зборои магарињата од старото магаре, сите се увериа, оти е така, и се наведиа да се молат, за да им е жив тој самарџија, што им праел самарите дотогај. При се́ што се сите магарињa будали, арно ама и во нив се наоѓа по некое итро, да ги научи да не грешават.

(Прилеп)

## ВРАПЧЕТО

Едно врапче си спијаше слатко на високо, на седелото, под една стреа, без да мислат како да иззимуваат и како ќе се наранит. Во спиењето виде еден чуден сон: околу него еден куп пилиња во најсветлива промена: вратоите им светат како атлас, кљунојте им од злато а перата прават тува зелени, тува црвени таласи, а очите им блескат од убос — капка роса од зората.

Како што гледаше врапчето, издивна и си рече: „Сиромав јас! Колку ми е сиромашка променава моја".

Штотуку помисли тоа, одеднаш му изникнале шарени перца. Од радост врапчето фати да потскокнуват од гранка на гранка и не можеше да се нарадуват. Ушче се не нарадувало, и страшна беда идит на главата му. — Една змија, како шчо се згрмла на колце, рипнала отпреди и ушче малце ќе го налапала. Побегват врапчето; а пак друга беда — еден ловец, оти го видел толку убоо пиле, отрча да го фатит. Врапчето извика:

— На пусто се радвав! Иф, да ми е да сум пак во седелото под стреата!"

Се разбуди врапчето, се опули и веднаш отиде на долот — скок, скок, се окапи во водата, скок, скок, и запеа:

Чик-чирик, чик-чирик!

(Битолско)

# ТИКВАТА И ТОПОЛАТА

Излела една тиква покрај една топола; излела и израсла дур до врхот. Тиквата питала тополата:

— Од колко години си?

Таа кажала:

— Од триесет години,

Тиквата ѝ веле:

— Не си нараснала нишчо! Јазе, ако раста триесет годиним като тебе, ќе нараста дур на небето.

Тополата одговорила:

— Ама тебе не ти поминал Агос (месец август) од главата.

Тиквата питала:

— Какво је това Агос?

Тополата ѝ веле:

— Ка ќи дојде, ќи видиш!

Таман дошол Агос, фанала да с'хне тиквата и се оплакувала на тополата:

— Главата ме боли!

Тополата ѝ веле:

— Не ти речех, оти Агос не ти поминал на главата?

И така тиквата фанала од ден на ден да с'хне и и исс'хнала.

(Солунско)

## ВИСТИНСКИ ПРИКАЗНИ

*Приказните во поширока смисла* (тнр. *вистински приказни*), како што во предговорот беше истакнато, се најсложена и најбројна група приказни, составена од 4 подгрупи: а) фантастични приказни, б) легенди (религиски), в) реалистички или новелистички приказни, г) приказни за глупавиот ѓавол (џин).

ФАНТАСТИЧНИТЕ ПРИКАЗНИ се развиле од приказните за животни и од митот, веројатно кон крајот на периодот на дивјаштвото, кога митологијата веќе била поразвиена. Нивната зависност од приказните за животни била прилично голема, зашто оттаму биле пренесени скоро сите животински ликови, со двојна улога: почесто се јавувале како верни и благодарни помошници на луѓето во извршувањето на нивните задачи, поретко како непријатели. Сепак, битно е што од митологијата во овие приказни се внесени разни митолошки суштества, во кои човекот, како и со животните, имал судири или ја добивал нивната помош. Во фантастичните приказни се вклучувале и многу волшебни предмети (невидлива облека, ќилимчиња за летање, столчиња за јадење, прстења, ламби, итн.), кои дејствуваат како магиски, одухотворени предмети. Човечки ликови нема многу. Главни јунаци се обично најмалиот брат или најмалата сестра, некој цар или царица, некоја зла жена (маќеа, неверна сопруга). Основната идеја е дека правдата мора да победи, затоа оптимизмот е една од основните карактеристики на овој вид приказни.

Од сижетите и мотивите на фантастичните приказни најубаво се согледуваат разните фази од развитокот на човештвото: од анимизмот, па до оние во кои борбата на спротивните класи е очигледно присутна. Овие фази често заедно се застапени во одделни приказни, што создава една навидум чудна мешаница од погледи и сфаќања.

По својата содржина и форма фантастичните приказни најмногу се интернационални. Цела низа сижети и мотиви се

општи речиси за целото човештво. Таков е случајот, на пример, со приказните за немуштиот јазик. Меѓу поважните нивни стилски карактеристики е употребата на разни традиционални говорни формули (за силата на јунаците, убавината на девојките, и сл.) и употребата на повторувањата. Проширувањето, одолжувањето на расказот, ретардацијата што е својствена на овие приказни, се постигнува со вештачко вклучување цели нови мотиви, епизоди, варијации во приказната, кои често немаат никаква врска со основната тема на приказната.

ЛЕГЕНДИТЕ всушност се религиозни приказни со христијанска основа и тематика. Нивниот главен извор се Библијата, апокрифната и хагиографската книжнина. По својата тематика тие се блиски до црковната, духовна поезија. Во нив се внесени и доста митолошки елементи, особено за создавањето на светот, луѓето, животните. Поради ова се мешаат митолошките и христијанските погледи и претстави.

Најраширени се темите за Исус Христос и за неговите апостоли, за Богородица и разни други светци. Во приказните овие личности од христијанската идеологија контактираат со луѓето: од небото, „од рајот“ се симнуваат на земја, па сиромашните и гостољубивите луѓе ги наградуваат, а нечесните и горделивите, обично богати луѓе, ги накажуваат. Обратно: одењето на луѓе во рајот (или пеколот) и враќањето отаде, исто така е сакано сиже. Група сижети во легендите се врзани со основната тема дека правдата секогаш излегува на јава.

Одделна група сижети се оние за ѓаволот. Во нив тој има разни и спротивни улоги, но најчесто се бори да го натера човека на зло.

Меѓутоа, во легендите, затапените, назадни црковно-религиозни тенденции отстапуваат често пред здравиот реализам на народните маси, на бедниот селанец, кого животот го научил дека својата положба само тој може да си ја подобри. Таква е, на пример, нашата приказна за *Сиромавиот, Ристос и Аранѓел Михаило*, во која сиромавиот никако не ги сакал за кумови Христа и св. Петар, бидејќи сметал оти тие се неправедливи.

Во легендите има многу реалистички социјални елементи и црти, па затоа нивниот стил и композиција доста се разликуваат од фантастичните приказни и секако во овој однос се поблиски до реалистичките приказни.

РЕАЛИСТИЧКИТЕ ПРИКАЗНИ имаат значајно место меѓу нашите приказни. Изнесувајќи некој вистинит настан од реалниот живот, или настан што е измислен но реално можел да се случи, тие ги изразуваат неговите позитивни и

негативни страни, сето добро и лошо во постапките и карактерите на луѓето. Во нив е прикажан односот на народот кон животот и општествените појави, неговиот оптимизам и длабоката верба дека доброто и правдата на крајот секако ќе победат.

Основни теми на овие приказни се за женидбите и бракот, за верноста и неверноста воопшто, за караниците меѓу луѓето, за добри совети или мудри одговори и постапки, за чудни човечки судбини. Голема група сижети се врзани со животот и делата на разбојници и крадци. Во рамките на овие главни идејни проблеми се разработуваат прашања за социјалната нееднаквост меѓу луѓето, се спротивставуваат бедните и богатите, работливите и мрзливите, умните и глупавите, среќните и несреќните, доброто и злото, итн. Затоа сосема е природно што реалистичките приказни, во својот поголем дел, имаат хумористичен или сатиричен карактер. Всушност, преку хуморот и сатирата народот ги жигосува сите негативности од човечкиот живот.

Композицијата на овие приказни е градена, главно, врз спротивностите во постапките на јунаците. Во нив не одлучува силата, туку имот, вештината, итроста.

Стилот на реалистичките приказни не е строго утврден во својот редослед (увод, разврска, крај), како што е тоа случај со фантастичните приказни. Како реалистичен вид, оваа приказна нема потреба од увод, туку направо укажува на времето и местото на дејството.

Реалистичните приказни одговараат на новелите во уметничката литература, па затоа често и се именуваат како новели

ПРИКАЗНИТЕ ЗА ГЛУПАВИОТ ЃАВОЛ по својот општ тон, стил и композиција се прилично блиски до реалистичките приказни. Ако ѓаволот го замениме со некој глупав човек од реалистичките приказни или од анегдотите, ваквите приказни слободно ќе можат да се приклучат кон нив. Такви примери, впрочем, има. Во приказната *Влавот и ѓаволот*, мотивот за јавањето и пеењето песна е идентичен со анегдотата *Арапо и Френго кога се јаваа и песна пееја* (Марко К. Цепенков, *Македонски народни приказни*, 3, Скопје 1959, стр. 284), во која Французинот ја игра улогата на излажаниот ѓавол.

Главната смисла на овие приказни е во вербата на луѓето дека човекот е најумно суштество и дека со своите способности секогаш ќе биде победник и над најмрачните сили, онака како што и во приказните за животни тој излегува најсилен (приказната „*Арсланот и човекот*“).

# БАБИНАТА МОМА ЗЛАТА ПОЗЛАТЕНА

Си беше еден цар и си имал еден син, тамам втасал за женење. За да си бендиса девојче син му од царот, царот направил еден ауз на едно место и го наполнил аузот со шекер-шербет, та кажал на градските жени и моми, секоја да оди кај аузот и да си леи шербет.

Кога се расчуло тоа нешто по жените, секоја зела стомните што си леала вода и отишла да си залеи шербет. Во истото време, син му од царот седнал близу до аузот и си ги гледал сите девојки, за некоја да бендиса и да ја земе за невеста. Арно ама, никоја не бендисал, при сѐ што седел неколку дни наред.

Еден ден, дошла една баба да леи шербет и откога си налеала стомните со шербет, си донесла од дома сите црепои и путари што имала и тие ги наполнила. И со нив па не ѝ се наситило срцето, ами отишла и зела неколку лушпи од јајца, та ги наполнила со шербет и си ги наредила на земи. Гледајќи тоа нешто син му од царот, се насмеал на тамавќарлакот од бабата и фрлил со позлаќеното јаболко на една лушпа од јајцето на бабата, та му ја окршил лушпата. Кога виде бабата оти лушпата му ја окршил син му од царот, го проколнала вака: „Оф, бре синко, зашто ми ја окрши лушпата од јајцето, со позлаќеното јаболко? Ај да би од јаболко невеста зело, од мајка неродена!“

Царот гледал од сарајот на која девојка ќе фрлел син му со златното јаболко и таа да му ја земе за невеста. Арно ама, момчето не фрлило со јаболкото на девојка, ами фрла на лушпата од бабата и на часот заповедал да си појде дома син му и да се расипи аузот, чунки узнал царот оти не бендисал син му девојка и според законот го фрлил син му јаболкото од рака, та од тоа не требало да стои тамо и да бендисува мома веќе.

— Еј синко — му рекол царот, — во градов наш ти не бендиса девојка, според јас како што видов. Jà, ај земи пари колку што сакаш од азно и оди кај што ќе бендисаш девојка, да си земеш и да се жениш.

Кога чу тие збори син му од царот, зеде пари колку што сакаше и тргна по царева земја, да бендиса некоја девојка и да се жени.

По сите градови помина во своето царство и нигде девојка не бендисал.

Најпосле, беше му кажал некој човек да оди кај сонцето и тамо ќе најдел девојка, според како што сакал.

Откога чу тие збори син му од царот, оти у сонцето имало девојче според него, си обул едни железни опинци и ја оправил кај сонцето.

Одил, одил, одил и туку беше втасал кај сонцето една квечерина. Истрчала на порта мајка му на сонцето да види кој е тој што клука на порта. Кога го видела, се зачудила како дошло тоа момче дури кај сонцето, Откога го пречекала и се здравувала со него, му рекла:

— Оф, бре момче, како те донесе господ во нашава куќа, сега на зајсонце, кога ќе си дојде син ми гладен и жеден и да те шмркни цел како што си."

— Аман, мајче, те молам, скри ме да ме куртулисаш, оти сум царски син и сум еден у мајка и еден у татка! — ѝ рекол на сонцеа мајка.

Кога чула сончеа мајка тој збор од сина му на царот, му се смилила и веднаш го сторила една игла,

та го закачила зад врата, да не го види сонцето и да го испие.

Не би час, се стемнило и дошло сонцето дома кај мајка си. Брго-брго му ставила мајка му вечерата: една каца полна со попара од симиди и млеко, и една каца со пиена вода. Се изнајало арно сонцето попара и се изнапило вода, и се раатисало. Му смирисало на сонцето на туѓ човек и ја прашало мајка си:

— Мори мајко, што ми мириса на туѓ човек нешто куќава?

— Ќе ти кажам, синко, му рекла, ами таксај ми се, оти ништо не ќе му сториш на човекот, та после ти го извадам да го видиш што човек е — му рекла мајка му.

Се таксало сонцето, оти ништо не му чини и ја откачила иглата од зад врата, ја дувнала и се сторило момчето пак човек како што си беше напред.

Откога сториле ош-беш со сонцето, го прашало сонцето зашто се мачило толку далечен пат, што патувало и дошло до него. Царев син му кажал на сонцето, како што направил татко му еден ауз со шербет и поканил сите девојчиња да си леаѓ шербет бадијала, за како од како тој да бендиса некоја убава девојка и како што фрлил со јаболко на корупката од јајцето и како што го проколнала старата, да земе неродена од мајка девојка.

Откога ислуша тие збори сонцето од момчето, се зачудило и си рекло со умот оти зет ќе му биде.

— Влези, момче, во бавчана, му рекло сонцето, и скини си едно позлаќено јаболко од јаболкницата позлаќена, та ој ми си дома и пресечи го дома јаболкото и ќе ти излезе однатре една девојка од мајка неродена. Девојката ќе ти посака леп и сол и после ќе биде твоја за век невеста, и мене јавна сестра.

Откога чу тој збор момчето, стана и појде в бавча, та скина три позлаќени јаболки, си ги кладе в пазува и се упати за долна земја да си оди дома.

Оде што оде до некое место и му текна, та извади едно јаболко од пазува и го пресекол да види, дали е вестина тоа што му рекло сонцето; едно го пресекло и веднаш излегла една убава и красна девојка, со таа руба на неа со рака човечка нефатена, и му застанала пред него, та му посакала леп и сол.

Кога ја видело син му од царот таа убава девојка, срце беше го фатило за неа, арно ама немајќи леп и сол да ѝ даде, си ошла девојката откај што дошла и си останало момчето очудено.

Поодило уште троа пат и го извадило едното јаболко од пазува, та му се стокмило да го пресече. Сечам, не сечам, најпосле извади ножето и го пресекло и тоа, да види дали вистина има девојка како во другото, и едно го пресекло беше излегла една девојка уште поубава од другата, та му посакала леп и сол и немајќи да ѝ даде, невиден бис се сторила од пред него.

Кога видел син му од царот, оти и таа девојка му избега, веќе не беше го извадил трекото јаболко од пазува, та дури приближал близу до градот. Седнал под едно дрво, близу до патот што било под сенка, да си почини, и го извадило трекото јаболко од пазува, та го пресекло и еве ти една девојка излегла, уште поубава од другите. Застанала пред него и му посакала леп и сол, за да биде невеста негова. На часот син му од царот ѝ дал леп и сол и откога каснала неколку залаци, го фатила за рака и му се таксала да му биде верна домаќинка, за векутуму века.

За да влезе в град пеш со неа, некако не му фати есапот, ами ја качи неа горе на дрвото да поседи, дури да појде тој дома да земе кочија и тебабија, да ја земе со голем салтанат. Дури да појде син му од царот да ја земе, поминала една проклета Еѓупка и се вратила под дрвото, та пошла до бунарот што бил зад дрвото, да се напие вода. Едно беше се опулила во бунарот и ја видела сончеа сестра во водата.

Кога кренала глава угоре, еве ти ја кај стои на една гранка. Кога ја виде толку убава, ја завиде и се качила горе на дрво, та ја симнала долу. Откога ја испрашала што е и како е, и слекла алиштата и ја фрлила во бунарот, та ја удавила, а таа проклета млада Еѓупка беше се променила со тие алишта и беше се качила горе на дрвото, да го чека син му од царот, за неа да ја земе.

Син му од царот собрал сватои и дошол, та ја зел Еѓупката. Со прво видување и ја познал оти не е таа девојка, та ја прашал:

— Мори девојко, оти вака оцрне во лицето, во некој саат време?

— Од сонцето што ме чвркна, домакине, му рекла, чунки мене сонцето не беше ме видело во јаболкото досега, при сѐ што сум сестра на сонцето.

Кога чул син му од царот тие зборови од Еѓупката, се уверил оти таа е, и ја зел в кочија да ја носи дома. Излегло мало, големо, да ја види невестата, што ѝ се учудиле на алиштата, што ги носила, а лицето никој не ѝ го бендисал.

Си ја венчал и си ја зел за невеста без да знае оти била Еѓупка, решетарка, син му од царот.

Кога паднала сончевата сестра во бунарот, се сторила една риба златокрила. Со денеска, со утре ја видоа луѓе и од збор, на збор на син му од царот в уши му појде, оти во бунарот имало една риба златокрила. Отишол тој сам да види и кога видел на чудо беше станал и ја фатил, та ја однесол дома и ѝ казал на невестата си. Едно ја видела таа позлаќената риба и ѝ текнало, оти девојката што ја турнала во бунарот е сторена риба позлаќена.

Син му од царот заповедал да се зготви рибата, за ручек да ја јадат. Кога се ставила да ја ручаат рибата, Еѓупката ништо живо не оставала ковче да се изгуби; сите коски и лушпи беше ги собрала и ги фрлила во огон да изгорат, чунки се сеќавала оти може нешто да се стори и да оживи пак како што

била. Арно ама, кога да нејќи господ да го губи човека, човек ништо нема што да му стори.

Јадејќи царот од рибата, од што му се сладило, зел едно остро ковче да си треби забите и откога си ги истребил, го фрлил од пенџере удолу и кај што паднало се закопало во земјата, те никнало во многу брго време една позлаќена јаболкница, асли како што беше во градината од сонцето.

Голем ќеф имал син му од царот на таа јаболкница, чунки гранките од јаболкницата му влегувале во пенџерето, кога ќе дувнеше ветерот, а проклетата Еѓупка беше се сетила оти таа е никната на позлаќена јаболкница.

— Ах, кучка, од кучка родена, си велела сама со себе, дали тука ми дојде до пенџере, да ми се вовираш во одајата и да ме биеш по лицето кај што спијам со гранките, и мажа ми да го лажеш: сѐ во тебе да ти се пули. Чекај, кучке, утре што ќе те најде, ти да видиш!

Утрото уште од рано, главила еден човек и ја пресекла од корен, та ја исекол човекот на мали парчиња, Ги собрала парчињата, деланчињата до ронка и ги изгорела сите во една силна фурна и фурната ја ѕаѕидала, вар и оросан. Арно ама, господ кога го варди човека, никој ништо не може да му стори. Во времето кога ја пресекла јаболкницата стоело тамо едно дете од една баба и зело една прачка од јаболкницата, та си ја вјавнало како коњче и си го боднало трчајќи за дома.

Откога се наиграло детето од бабата со прачката, ја фрлило под ноќви, да му стои за другаш пак да се игра. По повела божја, ноќта беше се сторила прачката девојка како што си била понапред и си се скрила во мусандра (соргенот).

Утрото рано си ошла бабата на работа, а син ѝ на даскал, и затворила куќата. Излегла девојката од мусандра, суредила куќата, смела, ја направила за мило убавина и пак си влегла в мусандра.

Кога си дошла бабата вечерта, не се сетила за првпат, оти ѝ е уредена куќата; другиот ден, па си ошла на работа и вечерта кога дошла сетила оти ѝ била куќата уредена. Трекáта вечер чисто сетила. Туку седи баба и се чуди, кој ќе биде што ѝ ја суправа толку убаво куќата. Клала ниет еден ден бабата да варди и да види кој е тој што ѝ ја суправа куќата.

Затворила вратата и се скрила на едно место. По некој саат излегла сончева сестра, од кај што беше скриена и фатила да суредува куќата. Трчаница бабата влегла в куќи и ја прегрнала со обете раце, та ја избакнала и откога беше ја испрашала од кај дошла и што дошла, си ја поќерчила.

Со денеска, со утре ја научија комшиите оти бабата си ја има поќерчена и одошто била убава, фатиле да ја викаат: Злата позлатена. Со денеска, со утре, се прочуло дури до син му од царот, оти бабата имала една ќерка, што ја немало докрај земја; се сторил мукает и ја видел. И како да му текна оти таа ќе биде девојката што ја извади од јаболкото.

Думал, шестал царот како да се научи дали е таа или не е. Курдисал еден марифет.

Близу до куќата од бабата, наредил царот една итра жена да прави гозба и да ги кани сите девојчиња што биле тамо. Бидејќи царска заповест била да одат сите девојчиња, ошла и бабината Злата. Итрата жена по вечера после ги запрашувала девојчињата секоја да си прикаже како израснале и дошле до тие годиње, што добро виделе и што зло. Сите се искажале и дошол редот за бабината Злата да каже својата живувачка.

— Да кажам, мори мајче ѝ рекла Злата на жената, — туку знам оти не ќе ме верувате.

— Кажи, кажи, ќерко ѝ рекла жената, — та ако ти веруваме, ќе ти веруваме, а пак ако не ти веруваме, нема нешто да изгубиш ти.

Во истото време син му од царот бил скриен во една одаја и ја гледал од една дупка. Кога почнала

да зборува Злата, надал тој увото да ја слуша што ќе кажува.

— Јас, мајче, ќе кажам[1]) како сум пораснала, ама прво ќе ве молам, тоа што ќе кажам немој да кажете на син му од царот. Јас сум сестра на сонцето и не сум родена од мајка и од татко. Мајка ми е мене златното јаболко. Не бендисувајќи син му од царот нигде на земјава девојка, дојде при брата ми сонцето и ме зеде мене, та ме донесе близу до градот и ме остави на едно дрво, да постојам тамо. Откога отиде дома, помина една проклета Еѓупка и ме виде, та ме фрли во еден бунар и неќејќи господ да загинам ме избави уште од многу маки што видов и еве сум у баба, поќерчена. Ете ми, тетко, мојата живувачка, досега што сум живеела.

Кога чу царев син тие зборови од Злата, веднаш се уверил оти таа е сончева сестра, што ја извади од позлакеното јаболко и трчаница влегол кај неа, та ја повел по себе за дома. Сите маалски девојки оделе по неа, да ја испратат. И курдисал царев син свадба токмо три години, а Еѓупката ја завиткал во една смолосана и катраносана ругузина, та ја запалил и жива ја изгорел, за да се прикажува и до ден денеска за неверната Еѓупка и за верната сончева сестра.

1) Откога зафатила да прикажува Злата својата историја, на секој збор велела: „Број ми се бисере, број!“

# МОМА ТЕНТЕЛИНА И ВОЛЦИ

Едно време си била една мајка. Таа си имала и едно дете машко, а многу женски и биле умреле. Еднаш, бидејќи таа тешка, си ошла на дрва. Идејќи си од планина, везана со дрва, пропаднала и се закачила во едно блато и никако не можела да излезе од него. Во тоа време тамо поминал еден волк, и таа, видувајќи го, му се помолила да ѝ помогне, за да излезе од блатото и му рекла:

— Волку, волку, ја сврти се, да ти се фатам за опашката, та да излезам од блатово!

— Што ми даваш — ѝ одговорил волкот, — да ти подадам опашката, за да се фатиш, та да излезеш?

— Што имам јас, кутра, да ти дадам? — одговорила жената. Немам ништо, та да ти дадам? Ако бев имала, би ти дала!

— Тоа што имаш во себе — ѝ рекол волкот, — кога ќе го износиш и ќе го родиш, тогаш да ми го дадеш; ако биде машко, нека ти биде твое; ако биде женско, да е мое!

Жената се ужалила многу и се задумала каков одговор да му даде на волкот. Најсетне, немајќи што да чини, за да излезе од блатото и да се куртулиса, му рекла:

— Хајде, ти го давам, ако е женско!

Тогаш волкот се свртил со опашката кон неа, и жената му се фатила за опашка, та си излегла од блатото и си ошла дома со дрвата.

Поминале, не поминале неколку дни и ѝ се родило момиче. Името му клале: Тентелина. Момичево пораснало и си шетало по патишта, а мајка му заборавила што му се таксала на волкот. Еден ден, кога Тентелина си шетала по патишта, ја сретнал волкот и ѝ нарачал да оди да ѝ рече на мајка си: „Што си му таксала на волкот, си сака да му го дадеш! Момичето рекло: „Арно", ама заборавило да ѝ каже на мајка си.

Друг ден волкот пак ја нашол Тентелина и ја опитал, дали ѝ рекла мајце си тоа, што беше ѝ нарачал да ѝ рече.

— Не, одговорило, момичето, — заборавив!

Волкот повторно ѝ нарачал да ѝ рече на мајка си, да му даде тоа што му таксала, ако не, рекол тој, кога ќе те најдам уште еднаш, ќе те изедам! Момичето си дошло дома и ѝ рекла на мајка си:

— Апоти, нано, ме најде еден волк и ми нарача да ти речам да му дадеш тоа, што си му таксала!

Мајка ѝ многу се ужалила и ѝ рекла:

— Кога ќе те најде уште еднаш, ти да му речеш, оти си заборавила да ми речеш.

Момичето одговорило:

— Не поти, нано, не! Тој уште неќни ме најде и ми нарача да ти речам, ама јас заборавив да ти кажам; а пак сега ми рече, ако не ти речам, кога ќе ме најде уште еднаш, ќе ме изеде!

— Ако, ако! — ѝ повторила Тентелинина мајка. Така речи му ти, оти си заборавила.

Треќи пат волкот пак ја нашол Тентелина и ја опитал дали ѝ рекла на мајка си тоа, што беше ѝ нарачал. Момичето пак му рекло:

„Заборавив!"

Волкот за последен пат ѝ рекол:

— Да знаеш оти ако те најдам уште еднаш, мутлак ќе те изедам!

Момичето дошло дома и ѝ кажало на мајка си. Мајка му видела, оти како да е, волкот ќе го изеде,

си го изљубила, арно си го исцеливала и изгушкала, му дала и едно јаболко и му рекла:

— Кога ќе те најде уште еднаш волкот, ти да му речеш: што ти таксала, да си го земеш!

Волкот пак ја нашол Тентелина и ја опитал, дали ѝ рекла на мајка си тоа, што беше ѝ нарачал да ѝ рече.

— Ѝ реков — одговорила таа, без да знае, кутрата, оти за неа ѝ нарачал.

— Што ти одговори? — пак опитал волкот.

— Што ти таксала, ми рече мајка ми, — да си го земеш!

— Ех, кога е така — ѝ рекол волкот, — ела со мене.

И така волкот си го зел момичето, и го однесол в планина, та си го качил на една висока јасика. Оттогаш веќе волкот шетал, каде шетал дење, а навечер си идел таму и ѝ викал на момичето:

— Тентелино, Тентелино, Тентелино! Пушти си косите, да се качам!

Таа имала долги коси, му ги пуштала надолу, та тој се качувал по нив.

Тентелина, како што рековме, имала само еден брат, Костадин, меѓу многуте сестри, што беа умреле, а само една, таа останала. Еден ден брат ѝ Костадин, ја опитал мајка си:

— Мајко, камо ја Тентелина, сестра ми? Што нема уште да дојде? Толку сестри имајќи, сите ни умреле! Што се стори Тентелина? Сакам да ми кажеш!

Мајка му фатила да плаче и не сакала да му каже. Тој ја стиснал многу:

— Ја ми кажуваш, што се стори сестра ми, Тентелина, ѝ велел тој, — ја не е чаре инаку!

Таа, видела не видела, најсетне му кажала:

— Бев ја таксала на волкот — му рекла мајка му, — тој ми ја зеде.

Детето многу се ужалило и ѝ рекло:

— Кажи ми на која планина живее тој волк. Јас ќе одам, ќе си ја земам.

— Немој, синко — му вели мајка му, — таа досега е изедена; сакаш и тебе да те изеде, та да останам сама, како кукавица?

— Не, на име божје, јас ќе одам — повторил син ѝ — само ти кажи ми, на која планина живее волкот.

Најсетне мајка му му кажала планината, каде што живеел волкот и тој отишол.

Кога приближил до планината Тентелининиот брат, Костадин, сретнал една баба и ја опитал:

— Бабо, дали знаеш каде му е седалиштето на тој волк, што зеде една момичка? Кажи ми, ако знаеш, ти се молам, ќе ти дадам голем бакшиш!

А бабата му рекла:

— Ено, на онаа, високана јасика, тамо ја качил и, кога да дојде навечер, ѝ вика: „Тентелино, Тентелино, пушти си косите, да се качам!" Таа ќе си пушти косите и тој ќе се качи по нив.

Сетне пак ѝ вели детето:

— Бабо, како можам да се качам, та да ја сметнам долу?

— Јас ќе те научам — му рекла бабата, — и ошле заедно каде јасиката.

До самиот корен од јасиката бабата завалила огин и на огнот клала еден сач наопаку. Момичката озгора, кога го видела сачот наопаку, ѝ рекла на бабата:

— Не така, бабо!

— Ами како, мори ќерко? — опитала бабата. Ја слези, те молам, кажи ми, како да го клаам!

— Би сум слегла — одговорила момичката, — ама сега ќе дојде волкот, та ќе ме најде долу и ќе ме направи парчиња.

А брат ѝ слушал зад јасиката. Бабата пак ѝ рекла:

— Знам, мори ќерко, оти не се мамиш, ама ќе ти кажам право: брат ти дошол по тебе, за да те земе!

— Чувај се, бабо — одговорила момичката, — оти ако дојде волкот и ве најде тука, ќе ме изеде та и мене, та и брата ми, сетне куќата мајчина ми како ќе остане? Како да слезам јас да дојдам при него, кога дури и олциците зборуваат, та ќе му кажат на волкот!

— Да те научам јас — ѝ рекла бабата, — на олциците меси им по едно кравајче, за да не зборуваат, та ти оди си со брата ти!

Тентелина им месила кравајчиња и им дала по едно на секоја олцица, а едно само олциче било скриено во скоренот од волкот. Тентелина слегла од јасиката и си тргнала да си оди со брата си, а бабата им рекла:

— Земете си со себе еден чешел, еден калап ума и еден калап сапун. Кога ќе си одите патем, ако волкот трча по вас, вие фрлете ја зад себе умата — таа ќе се стори калои до колена, та тој не ќе може да ги помине и вие ќе се оддалечите. Пак ако ве превтаса, фрлите зад себе чешелот — тој ќе се стори трње и волкот ќе се запре во нив, та не ќе може да ве стаса. Најсетне, ако се приближи до вас, тогаш вие да го фрлите сапунот — тој ќе се стори планини, та ќе му пречат и вие ќе се оддалечите, ќе отбегате!

— Ајде сега, Тентелино, да си ојме — рекол брат ѝ, — оти мајка ја оставив сама како кукавица!

Момичката тргнала да си оди со брата си, а овој и дал на бабата таксаниот бакшиш. Зеле со себе ума, чешел и сапун и си тргнале патот.

Тој ден волкот си собрал пријатели, други волци, и ги канил на гости, да ги гости со Тентелина. Кога дошол до јасиката заедно со пријателите си, гости, волкот, како што си имал адет секогаш, викнал:

— Тентелино, Тентелино, пушти си косите, да се качам!

А Тентелина ја немало да му се одговори или да му пушти прцасите си, за да се качи. Тогаш олцичето, скриено во волчевиот скорен, се одзвало и со кночок глас викнало:

— Тентелина си ја зеде брат ѝ!

Волкот, како чул така, рекол на другарите си:

— Гази, гази, да газиме, да ја најдеме Тентелина, на неа да се навечераме!

И така сите волци тргнале по неа и по брата ѝ, и до негде ги привтасале. Тогаш тие фрлиле зад себе умата, та се сторила калови до колена и волците не можеле со лесно да поминат, а братот и сестрата доста се оддалечиле. Волците со мака префрлиле каловите и пак ги привтасале, и тие, Тентелина и брат ѝ, видувајќи ги близу, го фрлиле чешелот, та тој се сторил трње и капини, и волците многу се забавиле дури да преминат трњето и капините, и така брат и сестра пак доста отбегале. Најсетне волците пак се доближиле до нив. Тогаш Тентелина се обрзнала назад и ги видела, та му рекла на брата си:

— Брате, овие пак наближија, туку фрли го сапунот, да откинеме!

Брат ѝ на часот го фрлил сапунот зад себе, та се сторил високи планини. Волците, кога виделе планините, скапнале и се вратиле назад многу налутени. Се скарале меѓу себе и го раскинале волкот, што беше ги викал на гости, а не ги гостил со Тентелина.

Децата, брат и сестра, си отишле дома и клукнале на вратата. А мајка им, седејќи дома сама, од жал, се сторила како кукавица: не познавала никогу, а сѐ си плачела. Кога децата клукнале, таа се одзвала:

— Кој е тој? Кој клука? Да е син ми Костадин, и ќерка ми, Тентелина, пак не станувам да им отворам!

Таа ги мислела загубени, изедени. А децата ѝ повториле:

— Отвори, мајко, оти сум јас, син ти, Костадин! Ти ја носам и сестра ми Тентелина!

Тогаш слегла мајка им да им отвори и им отворила. Кога ги видела, сина си и ќерка си, многу се зарадувала, ги изгушкала и сите заедно се зарадувале.

# МАРА ПЕПЕЛАШКА

Едно време си биле еден маж и жена, си имале и една ќерка — Мара. Тие, мајка и ќерка секога си седеле крај огниште и си работале — си пределе. Еден ден Мара сакала да оди у комшиите, да преде заедно со друшките си. Мајка и ѝ дала изан да оди, туку ѝ дала еден тагар кадели да ги испреди тој ден и ѝ рекла: „Ако не ги испредиш денеска свиве овиа кадели, ќе ти се сторам крава!“ Мара ошла у комшиите, прела, прела везден, туку не можела да ги испреди сите кадели, та вратила назад колку што ѝ останале.

Дошла дома си, кљука на врата да ѝ отвори мајка ѝ и вика:

— Мајко, отвори! Мајко, отвори!

Туку на чудо останала кога наместо да ѝ отвори вратата, чула од дома си кравин глас: Му-у-у! — Мајка ѝ навистина се сторила крава. А татко ѝ, и тој небидејќи дома, тогаш и тој си идел од чаршија и си носел една туфа праз. Немајќи кој да им отвори однатре, татко ѝ најсетне скршил вратата со клоца, та така си влегле дома. А кога влегле натре, што да видат? — Марината мајка крава се сторила!

Потем некое време татко ѝ се преженал, зел маштеа на Мара. Откако се преженал, по неколку време Марината маштеа рекла на мажа си:

— Ајде, мажу, да ја заколиме кравана, зашто ни е, кога не остана стелна толку време, што да ја раниме испустина, јалова?

Маж ѝ се сторил каил и кравата ја заклале, та си вареле од месото и си јаделе. А Мара, колку што ја канеле да јаде и таа и ѝ велеле: „Ела, Маро, да ручаме, да вечераме“, таа никога не јадела, зашто знаела оти месото било не од вистинска крава, а од мајка ѝ. Кога раставала софрата, таа коските од месото не ги фрлала на пат да ги јадат кучињата, а ги собирала, та ги запретнувала во кланикот, во пепелта. Секога Мара така чинела и, од жалба за мајка си, нигде не излегувала од дома, а се́ крај огниште си седела, како во пепелта да била и таа запретана, та затоа маштеата ѝ ја прекарвала: „Мара пепелешка“.

Еднаш маж и жена, татко ѝ и маштеа ѝ, ќе оделе на брак и ја викале со себе и Мара да оди брак со нив; а таа не сакала да оди и им велела:

— Јас, Мара пепелешка, што барам на брак? Ојте си сами вие!

И така тие си ошле сами на брак, а Мара си останала дома.

Кога татко ѝ и мајка ѝ биле на брак, Мара ги отпретала коските мајчини си, што биле запретани во пепелта, во кланикот, та, што да види? — Коските се сториле се́ злато и секакви убави рутишта за Мара! Таа си се променала со ними и со златите чевли, што и нашла во пепелта, та со трчање отишла на брак и тамо се фатила на танец да игра оро. Сите што ја виделе, се почудиле на промената Марина и на орото нејзино, ама никој не ја познал која била, пак нито татко ѝ ни маштеата ѝ ја познале.

Откако се наиграле оро и се веселиле свадбарите и време било веќе да си ојт секој дома, Мара се отпуштила од орото и пак со трчање си дошла дома пред татка си и пред маштеа си, со брзина се преслекла во ветвите си рутишта, новите ги запретала пак во пепелта, во кланикот, и се прибрала крај огништето до пепелта. Кога си дошле од брак маштеа ѝ и татко ѝ Мара ја нашле пак крај огниште во пепелта, та ѝ кажувале и ѝ велеле:

— Мори Маро, ќерко, не дојде ти на брак, да видиш едно чудо почудено: што дојде една момичка променета сé во светли рутишта и со злати чевли; од врата влезе и право на танец, на оро се фати; игра игра, и пак со брзина си отиде; сите се почудивме на нејзината убавина, на нејзините рутишта и орото нејзино.

Три вечери наред Мара сé така чинела и никој не ја разбрал која била. Трекàта вечер, кога си се враќала дома, од брзина, за да не ја привтасаат татко ѝ и маштеа ѝ, врвејќи на мостот од реката, што била тамо негде, и паднал едниот чевел в река.

Утрината, кога царските коњи дошле на реката, да пијат вода, тие никако не можеле да се напијат и не пиеле поради светлината од чевелот Марин, а се враќале и бегале назад. Царот ги опитал сеизите, дали се напиле коњите вода. А тие му одговориле, оти не се напиле поради една голема светлина, што светела натре во реката. Царот тога ошол на река, да види што била таа голема светлина, што толку многу светела. Натерал измеќарите да го извадат тоа што толку светело во водата, и, кога гледа — златен женски чевел! Многу се почудил царот и рекол:

— Чија е, аџаба, оваа работа? Јас, цар сум и ваков чевел немам!

За да разбере чиј бил тој чевел, царот повелал да се соберат сите граѓани и граѓанки каде него, за да види на чија нога ќе се погоди чевелот, та да се познае чиј е. Сите граѓани и граѓанки се собрале и ошле кај царот, туку никому чевелот не се погодил на ногата. Тога царот опитал:

— Дали сите граѓани и граѓанки се собрале или има уште некој, што да не дошол?

Царските луѓе му рекле:

— Сите тука се, а само една момичка, што ја викаат Мара пепелешка, само таа не дошла. Што ќе ја викаме неа, рекле тие; таа си е запретана во пепелта,

не може рутиште да облече, а не да има такви чевли. Таа нигде не излегува!

— Ако, рекол царот, — викнете ја и неа, нека дојт.

По царска повелја, ошле, тања викнале и Мара. Кога дошла при царот, и го мериле чевелот на ногата и ѝ се погодил.

Тога царот си ја зел за царица и таа си извадила запретаните во кланикот убави рутишта и си се променила како вистинска царица.

Ете, така наша Мара пепелешка се сторила царица.

# ЦАНЕ И ЛАМЈАТА

Во една планина имало една страшна ламја. Големи пакости правела на околијата: на луѓе и на имање. Големи поплаки од народот му иделе на царот. Многупати царот аскер праќал да ја убијат таа лоша ламја. Арно ама не можеле да ја убијат, чунки таа била многу страшна и силна: ни куршум, ни сабја ја убивало! Голема мака му била на царот, дека не можел да ја сотрие таа страшна ламја. Најпосле издал заповед по сета царска земја, кој ќе се најде и нафати да ја убие ламјата, ќе му ја даел ќерка си за невеста. Од таа таксувачка на царот, многу момчиња беа пошле да ја убијат ламјата. Арно ама сите беа изгинале и назад не беа се вратиле.

Си било едно момче не толку јунак, ама многу итро и преитро. Тоа беше чуло царската заповед, за кој ќе ја убие ламјата, ќе му ја даел ќерка си за невеста.

— Мајко мори, знаеш што сакам да правам или не знаеш? — му рекло на мајка си. — Јас ќе ти одам да ја тепам ламјата. Или жива ќе ја фатам и на царот ќе му ја донесам, за ќерка му да му ја земам и богат да се сторам, чунки со оваа пуста сиромашија не се излегува на глава.

— У-у, синко Цане, ами што те поулавил господ, сполај му! Што ќе одиш да ја тепаш ламјата и да си загинеш млад и зелен? Ами ти бре, синко Цане, зер не си чул, оти сите јунаци момчиња, што отидоа,

назад не се вратија? Кога такви јунаци отидоа и од ламјата загинаа, да ти, синко Цане, што си ми слабодушно, не ќе загинеш? Немој, синко Цане, не кајдисуј си на младостта да загинеш и мене сиромашка да оставиш!

Цане никако не беше ја послушал мајка си, само беше ѝ рекол:

— Проштај ми, мајко, и биди раат, оти јас не ќе да загинам, ами на царот зет ќе му се сторам.

Така ѝ рече на мајка си и му отишол кај царот, да му сака изим да ја отепа ламјата.

— Ајде, бре Цане, дете слабодушно — му рекол царот, — оди, ама неќум да ја отепаш ламјата, ами жива да ми ја фатиш и во ковчег затворена да ми ја донесеш, за да не ме уплашиш, оти јас многу се страшам од ламја, та после ќе те сторам еден домазет.

Му се поклони Цане на царот и тргна по планиње да ја бара ламјата. Овде, онде по планиње, дошол близу до募раите на ламјата. Се прибрал до портата на сарајот и се ступкал како некое сиромавче. Шетајќи низ двор ќерка ѝ на ламјата, кога шетала, го видела Цанета и отрчала да го види.

— Што бараш овде, бре момче, — му рекла, — на портата? Зар не те е страв од ламја тебе?

— Страв ми е, сестро моја — ѝ рекол Цане, — туку пуста сиромашија моја и гладост ме донесла да одам и на душманот на портата, како што рекле стари: „Кој паѓа в море, и за змија се фаќа!“ Та од тоа, мила моја сестро, ќе те молам да ме прибереш и да ме даруваш да ручам, та ако сакаш и да ти измеќарувам, дори сум жив, само од мајка ти ламјата да ме скриеш или да ме одмолиш да не ме јаде.

Беше му се смилило на ламичето за Цанета, дека плачел со горешти солзи, и го прибрала внатре. Откога влегол Цане во сараите од ламјата, засукал поли-ракави, грабнал метлата в раце и смел сите одаи, смел широки двори и супpавил сета куќа, ја наредил како некоја кукла. Кога виде ламичето од

Цанета изметот, голем ќеф беше сторила и сама со себе си велела: „Кај ми го донесе господ ова момче, да ме одмени од тешката суправа на куќата.“

Вечерта го скрила Цанета да не го види мајка му ламјата кога ќе си дојдела од лов, за да не го изеде. Неколку дни така, што го крила ламичето Цанета, и една вечер беше го одмолила од мајка си да не го јаде. Асли тоа бараше Цане. Он, кога беше се ослободил Цане пред големата ламја, беше слободен да слуша што ќе зборуваат мајка и ќерка. Поминале неколку дни и не знам зашто се скарале мајка и ќерка, та ја тепала големата ламја малата. Плакала, жалила малата ламја, од инат што ѝ било, фатила да кажува само со себе: „А, мори мајко, ах мори, јудо, дека ме најде помала, тики ме биеш; јас знам за тебе, што треба: да појдам кај царот и да му кажам, за да направи еден ковчег, што да нема ни ѕирка, ни проѕирка, та да те затвори внатре и да ми те загуби. Ете, така треба за тебе, ама нема кој да ти го стори, та да видиш ти како ме тепаш мене без никаков кабает“.

Откога ислуша Цане зборовите од ламичето, застана да си дума и да си мисли со каков марифет да ја фати ламјата. Дума, шеста, издума, и туку една вечер беше се исчепил од кај ламјата. Одел, одел низ планина, нашол еден јагленар, кај што правел јагленење. Му се молил на јагленарот да седи неколку дни при него, за да му помага, јагленење кога ќе прави. Работил Цане, дури се исцрнил во лице и до алишта, веќе како арап се сторил, што никој да не го познава. Зел секирата и теслата од јагленарот и отишол во планината, кај што била државата на ламјата. Нашол едно дрво суво внатре, шупливо, и фатил да го сече. Так-так, со секирата, так-так, го сечел дрвото. Чула ламјата куќањето и одлетала таму.

— Што го сечеш тоа дрво, бре јагленару? — го прашала ламјата.

— Царот умре, тетко, тики ковчег ме пуштија да му направам, да го закопат; туку не знам дали ќе има некоја ѕирка, што да се наѕира? Те молам, тетко, ако не ми сториш едно добро да влезеш во ковчегот, да видиш да не има проѕирка.

Одошто го пизмеше ламјата царот, без да преслага, влезе да види во ковчегот, дали има некаде ѕирка. Итриот Цане тоа го бараше и му удри капакот одозгоре и го заклучи. Веднаш го дигнал на рамо ковчегот Цане и му го однесол на царот.

— Нà, честити царе, ламјата! Дај ми ја ти ќерка ти! — му рекол Цане.

— Така те сакам, бре Цане, јунак да бидеш и зет да ми си! — му рекол царот.

Цане се оженил и народот од ламјата се ослободил.

# ТРОЈЦАТА БРАЌА, НАЈМАЛИОТ ЌЕЛЕШ И ЛАМЈИТЕ

Си било што не си било. Си биле тројца браќа, најмалиот бил ќелеш. Тие тројца браќа си имале една бавча со секакви емиши; среде во бавчата си имале една јаболкница, што му раѓала позлаќени јаболка. Во време на зреење, фатило нешто да им ги збира од јаболкницата узреаните јаболка. Гледајќи така постариот брат, му рекол на постредниот за да варди една ноќ во бавчата да види кој му ја краде јаболката. Кога чул ќелешот тој збор од постариот му брат, тој му рекол:

— Ај, бре брате, јас да одам вечер во бавчата, да вардам.

— Море, ај оттука, бре ќелеш, па и ти си бил вреден да вардиш! — му рекол брат му.

Отишол вечерта поголемиот брат во бавчата да варди јаболкницата. Вардил, вардил и тамам беше заспал дошла една ламја и му скинала зрелите јаболка. Кога беше се разбудило момчето, гледа искинати јаболката. Другата вечер отишол постредниот брат да варди. И тогај пак ќелешот ги помолил за тој да ја варди јаболкницата, арно ама двајцата браќа не го оставија и другата вечер отишол постредниот брат да варди; арно ама и тој беше заспал и ламјата тогаш беше дошла и искинала јаболката. Трејката вечер многу беше им се товарил ќелешот на двајцата браќа, за тој да оди да варди јаболката. Свикал постариот брат по него:

— Ај, крши си глава, бре ќелешу, па и ти се топориш за јунак! Ние не свршивме работа и не довардивме, па ти ќелеш сакаш да ја довардиш јаболкницата. А, крши си главата оттука, да не ти ја врзам една трешница, та да не се видиш кај да фатиш!

Велејќи така постариот брат и му ја трештил една шлаканица по сурат на ќелешот.

— Уште една трешница удри ме, брате — му рекол ќелешот. — ама дај ми изим вечер да одам да ја вардам јаболкницата.

— Ај нека оди, бре брате — му рекол постредниот брат, — да варди вечер ќелешов, та да видиме што ќе доварди.

— Е, ај оди, бре ќелеш — му рекол постариот брат. Да видиме што ќе сториш.

Откога зел изим ќелешот од браќа си, отишол во бавчата и се качил на јаболкницата да варди. Тамам на права полноќ, еве ти ја ламјата кај идела право кај јаболкницата и веднаш беше рипнал ќелешот од јаболкницата долу и се пуштил по ламјата да ја фати. Кога виде ламјата оти се пуштил ќелешот по неа, се уплашила и трештила да бега. Ламјата бегај, ќелешот трчај по неа и дошле до една дупка, та си влегла внатре и се скрила ламјата.

Утрото му кажал ќелешот на браќа си кај влегла ламјата и посакал една дебела ортома да се врзи ќелешот и да го пуштат во дупката.

— Кога ќе ви ја затресам ортомата однатре — им рекол — веднаш тргајте ме вие горе.

Зедоа една дебела ортома и се врзал ќелешот за полојна, та го пуштија внатре. Вамо-тамо, ќелешот низ дупката беше ја барал ламјата. Нашол еден сандак затворен, полн со стока. Го врзал сандакот со ортомата и ја затресол ортомата да ја истргаат браќа му на ќелешот надвор од дупката.

Го истргаа браќата сандакот и му ја пуштија на ќелешот пак ортомата во дупката, за пак да им

врзи друго нешто. Арно, ама ќелешот не беше нашол друго да врзи, ами сам беше се врзал и ја занишал ортомата да го истргаат. Фатиле да го тргаат и едно беше го виделе оти е тој:

— Море, ај да го пуштиме ќелешов удолу, нека го изеј ламјата, оти е појунак од нас! — рекол постариот брат на постредниот.

— Арно велиш, брате — му рекол другиот — ајде да го пуштиме.

И веднаш го пуштиле удолу. Кога паѓал удолу, кога паѓал, дури на долна земја се нашол. Си одврзал ортомата и тргнал по еден сокак да оди и дошол до една куќа од една стара баба.

— Добро вечер, бабо — ѝ рекол ќелешот, — те молам стара мајко, ако не ми дајш малце вода да се напијам, оти цел ден кај одам и нигде по патов вода не сум нашол. Се чудам со земјава ваша да нема нигде вода.

— Оф, бре чедо, во нашава земја многу воѓе има, ама се затворени од една проклета ламја: секи еден ден дури не ѝ се дај еден човек да изеј, ламјата не пушта воѓето да си залејат луѓето, за да пијат. Та од тоа, чедо, вода малку имам, ама ќе ти дадам трошка да се напиеш и ај да си излеземе на крај градов да гледаме и да жаламе ќерка му од царот, кога ќе ја јаде ламјата, чунки редот му е сега на царот да дај човек на ламјата и воѓето да се пуштат.

Се напи ќелешот малце вода и отишол со старата да види царева ќерка, кога ќе ја јаде ламјата.

Отишло момчето кај што била царева ќерка и седнало до неа.

— Бегај, момче, не седи до мене, оти ене ја кај иде ламјата да ме јаде мене, та да не те изеде и тебе поради мене — му рекла.

Кога втасала ламјата и видела двајца, се израдувала и рекла:

— Гледај сега што к'смет сум имала: секиш јадев по еден човек, а сега ќе јадам двајца!

Така рекла и зинала да ги голтне, арно ама ќелешот бидејќи јунак, ја удрил со топузот в чело и наместо ја умртвил. Кога виде царот, голема радост беше сторил и извадил голем бакшиш да му дава на ќелешот, арно ама ќелешот неќел ништо бакшиш, отколку што сакал да си оди на горна земја. Кога беше разбрал царот сакањето од ќелешот, беше му дал три орли: еден бел, друг црн и трекиот црвен, за да го изнесат на горна земја. Му дал и три крави јаловици да ги рани орлите. Го зеле на крилја орлите ќелешот и тргнале да го носат. Орлите ќе сторeа „гра", пресечи ќелешот месо од кравите и речи им „нà" на орлите. Уште за малку не му втасало месото и да не го пуштат во долна земја, си пресекол од прасенцата (бутовите) и наранил орлите, та го однесле на горна земја.

На одење орлите во долна земја му дале на ќелешот по едно перо за кога да има некоја нужда да го жегни перото на едно жарче од кој орел да сака и ќе му дојде на помош.

Кога си отишол дома, беа се зачудиле браќа му како излегол од дупката, кај што беа го пуштиле. Ќелешот ништо не им рекол, ѓоа ништо зло не му беа направиле. Во тоа време царот ќе мажел три ќерки и дал збор по светот за кој ќе може да прескочи од една планина на друга со коњ, царот ќе му ја дадел ќерка си за невеста. Чул ќелешот и жегнал перото од белиот орел, та му дошол и му посакал еден јунак коњ, бел и со една руба бела. Веднаш орелот му донесол. Се обружал убаво и му ја прескочил планината на царот и му ја зел ќерка му, та си ја скрил дома. Така му зел и двете други и си ги скрил дома. По некој ден ги поканил браќа си во неговата куќа и им дал по една невеста ним и едната за себе.

— Ако вие, браќа, ми сторивте зло, јас еве ќе ви сторам добро. Еве по една невеста од царот ќерка — им рекол и си живееле пак братски.

5*

# ОВЧАРОТ И ТРИТЕ САМОВИЛИ

Пасејќи си ги овците еден млад овчар во една чистина, помеѓу едни шумари, близу до една бистра река, видел едно утро кај се капеле во реката три убави девојки.

Очите во нив беше му останале на овчарот, гледајќи на нивната убавина.

— Ах, како не сум поблизу — си велел сам со себе, — до рекана, за да грабнам една од оние убави девојки, да си ја земам за невеста!

Се докапале девојките и се облекле и си фатиле напреку, та му се изгубиле од пред очите на овчарот. Утрото рано, уште од ноќ, ги дотерал овците овчарот пак таму и тој се затскрил во некои шумари, за да ги гледа трите девојки кога ќе се капат. Едно болснало сонцето, — и еве ти ги трите девојки пак дојдоа да се капат. Никако не му фаќаше есапот на овчарот за да граба некоја, чунки баеѓи беше скраја од нив.

И тоа утро овчарот не могол да добие една од тие девојки. Трекиот ден пак беше се скрил овчарот во една шумка најближна до реката, да ги чека девојките. Откога болсна сонцето, ете ти ги кај си идат усмевнати и весели, како некои јасни ѕвезди, и беше си ги слекле кошулите и влегле в река да се капат. Туку седи овчарот и мисли како да кладе една од девојките в рака. Никако есапот не му фати, отколку да им ги грабне кошулите и да ги остави голи, и од тоа нешто може да кладе в рака една, ако дојдат до него да му ги сакат кошулите.

Преесапувајќи го овчарот тој есап, му го фати умот, и едно трчање се стрчал и им ги грабнал кошулите. Кога видоа девојките, на чудо станаа и сред река застанале и фатиле да му се молат на овчарот да им ги даде кошулите, да големо добро ќе му сторале. Кога видел овчарот оти му се молат девојките, се уверувал оти ќе добие некоја од нив и им рекол:

— Ви ги давам кошулите, девојки, ама ако ме земете една од вас за маж, инаку нема да ви ги дадам кошулите и да знаете, ќе запалам еден огон и ќе ви ги изгорам и одете си голи дома.

— Арно, бре момче, сакаш една од нас — му рекле, — туку треба да знаеш оти ние сме три сестри, три самовили, да от тоа треба да не земаш од нас невеста, за да не ти се смеат светот дека ќе водиш невеста самовила.

— Не самовили оти сте, ами самодиви да сте, и пак една од вас сакам, да така кошулите да ви ги дадам.

Кога го чуја тој збор, самовилите се уверија оти нема да им ги даде кошулите, ако не го земе една од нив.

— Е, лели е така, момче, која сакаш од нас една земи си ја, и дај ни ги кошулите, за да си ојме дома, оти многу далеку седиме.

Кога го чу овчарот тој збор од самовилите, ја посакал помалата, и му ја дале и го викнале настрана двете сестри, та му рекле на овчарот нејзе да не ѝ ја дава кошулата, оти во неа ѝ е силата и ќе му побегне ако ја облече, ами друга кошула да ѝ даде да си носи. Го клал во умот тоа нешто овчарот и им ги дал двете кошули на двете самовили и си летнале тие да си одат дома, а малата си отиде со овчарот дома вечерта, и си ја промени овчарот со свои невестински алишта, та си ја венчал и се сторил со невеста самовила од сите невести полична.

Живеале овчарот со самовилата близу една година, и дошло ред ќе оделе на свадба кај некој род на овчарот.

На свадбата се фатиле сите невести што биле таму да играат оро, само од овчарот самовилата не се фатила. На сите невести им било мило да се фати и самовилата да игра; арно, ама таа не се фаќала да игра, чунки ја немала својата самовилска кошула. Му се товариле на овчарот да ѝ даде кошулата самовилска, само за да видат како игра самовилата. Од многуте товарење на селските невести, што му се товараа на овчарот, беше се прекаилил и отишол дома, та ја зел кошулата откај што била скриена и ја донесол на свадба. Пред да ѝ ја даде кошулата, овчарот ги затворил сите ѕирки и проѕирки, и после ѝ ја дал кошулата и ја облекла.

Кога се фатила на танец самовилата и кога тргнала да игра оро самовилско, на чудо беше станало мало и големо што беа на свадба, кога го видоа орото од самовилата. На доигрување самовилата дошла пред мажа си и го фатила за рака и — „Седи со здравје, домаќине!“ му рекла и си летнала низ баџа! Кога виде овчарот оти му побегна невестата, свикал по неа и ја прашал:

— Невесто, невесто, оти ме зеде на душа и ми бегаш низ таа пуста баџа што ја оставив отворена? Те мислам, убава невесто, кажи ми кај да те барам, да уште еднаш да те видам?

— Да ме бараш, домаќине — му рекла од баџа, — во село Кушкундалево и тамо ќе ме видиш.

Така му рекла на мажа си од баџа и си летнала по облаци.

По некој ден овчарот се спремил на долг пат да патува и да го бара селото Кушкундалево. Тргнал по села и градови и прашал за селото Кушкундалево каде е. Секој што го чул овчарот името од селото се чудел на такво име и никој не знаел да му каже. Оттука ги извртел сите села и градови, тргнал да

оди по планини и по пустелии, за како од како да најде такво село. Одејќи низ планина, еве ти еден старец, кај стеол потпрен до една бука, со една патеричка в рака.

— Кај така, бре момче, го прашал стариот овчарот, — во оваа пустелија, кај што петел не пее и кај што човек не стапил?

— Маката ме тера дедо, да одам по овие пустелии — му рекол овчарот. — Ќе те молам, дедо, нешто ако знаеш да ми кажеш едно село што го викат Кушкундалево, да не би се наоѓа во оваа пустелија?

— Такво село, момче, јас не сум чул да има во оваа страна, еве јас кај живеам овде двесте години. Ама зошто го бараш, бре момче, тоа село? — му рекол.

— Пред една година време ги пасев овците крај една река и видов во реката кај се капат три девојки, и на трекото утро им ги грабнав кошулите и за да им ги дадам кошулите ја зедов најмладата за невеста, арно ама тие беа биле самовили, и ми рекоа двете сестри да не ѝ ја давам кошулата, оти ќе ми побегне со неа, чунки во кошулата им била силата. И јас, дедо, тоа нешто го поверував и ја држав кошулата скриена до нећни и за атар да не им скршам на селските невести ѝ ја дадов да ја облече и оро да поигра на свадбата кај што бевме. Сите врати ги затворив ѓоа да не избега, арно ама ја заборавив пустата баџа да ја затворам, и на доигрување си летна низ баџа, и прашувајќи кај да ја барам, таа ми рече да ја барам во селото Кушкундалево. Ете, тој ми е алот, дедо, ако знаеш нешто, кажи ми!

— За името на тоа село, момче, јас не го знам, илја ќе пројдеш уште еден месец пат и ќе најдеш еден друг старец, како мене, и ќе го поздравиш од мене, чунки тој е постар од мене, околу триста години. Тој е цар на сите планински ѕверови и тој може да ти каже за селото — му рекол стариот и го испратил.

Откога патувал овчарот уште еден месец, еве ти нашол друг стар кај си седел до некој извор и се поздравил, та му го кажал сето со ред како што му кажал на брата му.

— Поседи, момче — му рекол стариот, — дури да ги соберам сите ѕверови да дојдат и да ги прашам сите за името од селото што го бараш ти.

Пратил абери старецот по сите ѕверови да дојдат, и сите беа дошле за малце време и застанале пред стариот.

— Слушајте вие, арслани, и вие, мечки, и вие волци, и вие лисици, и сите ѕверови, што нешто ќе ве прашам: вие одите близу крај села и градови, дали сте чуле едно име на едно село да се вика Кушкундалево, али не сте чуле?

— Не сме чуле, честити царе, не сме чуле такво име — му одговориле сите ѕверови со еден глас.

— Ете, момче, како немало такво име на село што го бараш ти. Ако не те мрзи, момче оди уште колку еден месец пат и тамо ќе го најдеш постариот брат, тој е цар на сите пилци што летаат по облаци и може тие да го чуле тоа село што го бараш ти.

Тргнал овчарот да оди и на месецот го нашол трекиот, цар на пилците. Откога сторил здраво-живо, му донесол од браќа му здраво и живо и му го кажал алот од аз до ижица. На часот стариот пратил абери по сите орли и врани и сите други пилци, да дојдат кај него. Во дваесет и четири саати, до што било пиле сите се собрале пред царот и чекале да ги праша нешто или да им заповеда.

— Слушајте вамо, вие, орли, гарвани и вие ситни пилци, дали чул некој од вас едно село да го викаат Кушкундалево? — ги прашал царот.

— Не сме чуле, честити царе — му рекле, — такво име досега!

— Е, треба да нема, момче, такво име, сите не чуле, сиве орли и другите пилци, еве јас остарев

три-четиристотини години и не сум чул такво име на село — му рекол стариот.

На тие зборови еве ти една крива страчка кај идела кај царот. Едно ја видел царот и ја прашал:

— Што си се забавила, мори страчко, олку? Од сите ти најпосле кај идеш при мене!

— Се забавив, честити царе, едно дека сум крива и друго дека седам многу далеку дури до селото Кушкундалево, кај што живеат самовилите. Кога ми дојде абер до тебе, честити царе, за да идам вамо, јас бев впрегната да вршам смил и вршејќи ме удри една клета самовила по нога, та од таа болештина не можев да летам брзо, за да дојдам навреме — му рекла страчката на царот.

— Еј, момче, али ја чу страчката што кажа — му рекол стариот, — ете таа била од тоа село што го бараш ти. Ај зготви се, ако сакаш, оди со страчката. А ќе ти дадам и еден орел да го јаваш и да те однесе дури во Кушкундалево.

— Ако ми го сториш тоа добро, честити царе, му рекол овчарот, — нема никогаш да ти го заборавам!

На часот стариот заповедал на еден од најголемите орли да го однесат овчарот во селото Кушкундалево. Страчката напред, орелот по неа, отишле во селото во раното, и близу до селото слегол од орелот и во првата куќа што влегол, да праша кај седат трите самовили, за касмет се погоди истата куќа. Едно влегол во дворот, беа го виделе двете сестри и беа го ужалиле.

— Леле, леле сиромашкиот зет! Се скинал одејќи и прашувајќи дури дошол довде — си рекле сами со себе, — за да ја бара неверната си жена. На олку мака што се мачел зетов, сестро, треба да му ја врземе за седлото и да си ја однесе дома сестра ни.

Излегле надвор двете сестри и го пречекале јако зетот. Го испрашале како ѝ ја дал кошулата, што му побегнала; им искажал тој сѐ со ред како дошол дотука и им се молел да му ја дадат невестата.

— Не бој се, зету — му рекле, — и ние тоа есапиме и сега ќе ја врземе за едно седло што лета и ти ќе се качиш со него и ќе бегаш со голема сила за да ги пребегаш оние три планини и оттука таму гајле да не береш. Сега ела в куќа за да ја врземе за седлото дури спие, и ти да се качиш и бегајќи таа ќе се разбуди и ќе писне што да може, за да ја чуе коњот нејзин, и ќе дотрча коњот да ја куртулиса; арно, ама ако те најде избеган преку трите планиње, нема што да ти чини, а ако те најде коњот пред трите планиње, парчиња ќе те направи и ќе ја земе невестата ти.

Кога ги чул тие зборови од самовилите, се качил на седлото со неа врзана, и го дигнаа седлото ветриштата. Едно ги преминале трите планиње, се разбудила самовилата и спискала по коњот. Едно чул коњот и летнал да го втаса овчарот. Едно дошол до трите планиње и дотука му беше силата и се вратил назад. И овчарот си отишол дома пак со самовилата невеста и на часот беше ѝ ја изгорел кошулата в огон, за да си биде раат и си останал да си живее со невеста самовила. Си народиле неколку девојчиња лични и прелични.

Ете, од тие девојчиња биле најличните жени во веков, до ден денеска.

# ЦАРОТ ШТО БАРАЛ УМНА ДЕВОЈКА ЗА ЖЕНА

Еден цар сакаше да се жени, ама барал умна и разумна девојка, што да заприлега за царица. Арно ама, во градот кајшто седеше тој немало девојка како што ја барал тој.

Покрај царот имало еден стар човек што се допрашувал до него за секакви работи. Лала си го викал царот тој стар.

Му отворил зборот еднаш царот на Лалата за оти сакал да се жени.

— Слушај вамо ти, Лала — му рекол, — одамна време кај барам девојче, умно и разумно, што да заприлега за царица. Во столнинава кај што седам нема такво девојче. Јас сакам да сториш еден завмет: твоја милост да прошеташ по сета царштина моја и да ми најдеш едно такво девојче како што ти кажав.

Кога чул Лалата тие зборови од царот, му се поклонил и на часот беше тргнал да оди по царева земја, да бара девојче умно и разумно.

Одејќи по патот Лалата срел еден човек што седел на патот да се одморува. Седнал и Лалата да се почини и се конуштисале двата. Откога се одморил човекот, станал да си оди и му се здружил Лалата со него да патува. Оделе што оделе по рамен пат и втасале до едно угорниште. Одејќи по угорното му се смачило на Лалата и му рекол на човекот:

— А бре човече, мене многу ми се смачи од угорново, ама како гледам тебе уште повеќе ти се сма-

чило. Затоа, да ни дојде полесно одењето на угорново, ај да се поносуваме еден други: ти ќе ме поносиш мене, јас тебе и веднаш ќе го поминеме угорново.

— Бре, ќе се носиме еден други — му рекол човекот, — кој ќе не види ќе ни се смее!! Ај, ај, со лафои како да е ќе го поминеме угорново.

— Ај, така нека е! — му рекол Лалата.

Одејќи по патот видел човекот една нива посеана со просо и му рекол на Лалата:

— Е, машала, што просо убаво има во нивана, тамам за жниење било сега. Блазе си му на стопанот што си го има, ќе го наполни амбарот!

— На, кај има просо во таа нива— му рекол Лалата, на човекот, — тоа го изел стопант уште од летоска.

На тоа згора, човекот ништо не му рекол, чунки чинел оти се смее.

Патувајќи двата, втасале до селото од човекот и бидејќи се стемнувало, го поканил човекот Лалата да преноќева во куќата негова. Асли тоа бараше Лалата и му се вратил дома му.

Човекот имал една ќерка многу разумна и носот ѝ бил малце накривнат.

Седејќи вечерта и правејќи муабет Лалата и човекот, ќерка му од човекот само слушала и итро го гледала Лалата во устата што зборувал. Лалата сѐ во нea се пулел и сакал и таа да ја замеша во разговорот, та да ја види што знае да каже.

— Арно, бре братко, арно сѐ имаш:: твоја куќа и покуќнина, ама уште оџакот да не беше крив, тогај немаше кој што да ти рече! — му рекол Лалата.

Тој збор не му го рекол за оџакот, ами за носот од девојчето, дека ѝ бил крив.

— Море, каде е крив оџакот, бре братко — му рекол човекот, — зер така ти се гледа тебе?

На тоа згора се сетило девојчето оти за носот нејзи́н рекол Лалата и веднаш беше му рекла:

— Ако ни е оџакот малку крив, стрико, лели чадот ни излегува направо?

Кога ѝ чул зборот од девојчето Лалата, веднаш беше се сетил оти е итра и прилична за царица. Откога си легнал Лалата да спие, татко ѝ и девојчето си чинеле лакардии за каков човек е Лалата. Му се чудел тој на зборовите што му велел дома и по патот, кога си иделе.

— Мори, ќерко — ѝ рекол татко ѝ, — за чудење ќе биде овој човек на зборовите што ги вели. Идејќи на угорното ми рече да се носиме еден други, за полесно да ни биде; ич бидува тоа, јас не му кандисав да се носиме.

— Е, да не ти велел да се носите на рамо, бре татко, туку ти велел да чините лакрдии, за полесно да ви дојде.

— Арно тоа, ќерко — ѝ рекол, — тоа може така да е, ами што видов една нива со просо сеана и втасана за жниење и му се пофалив оти ќе наполни амбарот стопанот. Тој ми рече оти просо немало во нивата, чунки било изедено уште кога било зелено.

— И тоа што ти го рекол, право ти го рекол, чунки нивата е од некој сиромав и уште летоска зел просо на вересија и го изел. Многу умен треба да е тој човек, татко — му рекло девојчето.

Сите тие зборови ги чул Лалата, чунки не спиел и утрото ѝ дал нишанот и ја свршил за царица да биде.

Си отишол Лалата кај царот и му кажал оти му нашол девојка умна и разумна и му ја свршил. По малку време курдисал свадба царот и ја зел девојката за невеста.

По неколку месеци царот не бидејќи тука дошле двајца да се судат, на едниот беше му се ождре-

била кобилата под колата на другиот и тој со колата му го земал ждребето ѓоа колата го родила. Откога видела царицата од тие двајца жалбата, посакала таа да им даде пресудба.

— Ти, човече, ќе му го дадеш ждребето — му рекла царицата, — што си го нашол под колата, чунки кола ждребе не раѓа.

— Дури не излезам пред царот, честита царице — ѝ рекол човекот, — да се пресудам, не му го давам.

— Царот отиде в поле, бре човече, за да затне ѓеризите, оти излегоа рибите та опасаа оризите и пчениците!

— Ами ич пасат рибите орис, честита царице!

— Ами ич раѓа кола ждребе? — му рекла царицата и му го зела ждребето, та му го дала на тој со кобилата.

Откога си дојде царот од прошетка, му кажала царицата за пресудбата како пресудила двајцата со кобилата и ждребето. Кога чул царот пресудбата од царицата, недраго му паднало оти таа да знае да пресуди поарно од него и на часот беше ѝ рекол вака на царицата:

— Слушај вамо, царице, ти да земеш што ти е најмило и да си одиш кај татка ти, оти јас те нејќам.

Кога чу царицата тој збор, вечерта беше го опила царот со билки чемериќи и беше го клала во една кочија, та беше си го однесла дома кај татка ѝ. Кога се разбудил царот и се нашол кај татка ѝ од царицата, се зачудил и ја прашал царицата што барал тамо.

— Ти како што ми заповеда, честити царе, да си земам што ми е најмило и да си одам дома и јас од тебе помило друго немам и тебе те зедов.

Кога чу и виде царот тоа чудо од царицата, си ја зеде и си ја ќердоса за векот.

# ДВАЈЦА ВЕРНИ ПРИЈАТЕЛИ

Си биле двајца верни пријатели, што си живеале од браќа повелико. Дека си живеале братски, мнозина им завидувале и барале крајот за некако да ги скараат и да ги расипат. Најпосле беа се созборувале неколцина и беа направиле еден музевирлак, та беше му извадиле едно беане на едниот ѓоа го окарал царот. Еден излегол давуџија, двајца испат и го усудил царот за да лежи апсаана неколку дни и после да го обесат.

При сѐ што беше усуден на бесење едниот, вториот пријател никако милоста не беше ја иставил од верниот си пријател.

Пред три дена да го бесат, се моли од апсаана на царот да му даде три дни мувлет да го пушти од апсаана, за да си уреди куќата и дуќанот да го продаде на некој човек за да му остави нешто поминок на децата и на жената си. Кога чу царот тој збор на чудо беше станал, чунки пријателот му што го имал првиот беше се фаќал за ќефил да лежи тој три дни апсаана и на трите дни, ако не дојде нешто тој (првиот), в место него да го обеси царот. За големо чудо, царот беше го пуштил првиот и вториот в место него го клал апсаана.

Откога беше си наредил работите, пред три саати си дошол пак в апсаана и го пуштил побратима си

од апсаана. Кога видел царот тоа верно пријателство на тие двајца луѓе, им се молил да го имаат и него таков верен пријател и заисто така беше се сторило. Царот ги зеде покрај себе и дури биле живи, без нив царот ништо не правел.

Сите што видоа и беа чуле, беше рекле:

— Правина планина турка!

# Л'ЖЛИВОТО ПРИЈАТЕЛСТВО

Аднаш адин човек, шчо имал фного пријателе, за да се науче, дали му са вистински пријателе, утишел на конакут и му речел на кадијата:

— Колку пари ми сакаш, да ми дадеш адин сејменин оваа ден да шете сос менека?

И му дадел колку пари му посакал кадијата.

Тоа зиме сејменут и отиве првно на адин пријател и му веле:

— Чини ми се ќефил, оти ќе ме затворат!

А пријателут му одѓуворил:

— Не можам да се чинам.

Така ходе и на вториут и на третиут, и никој не му чинил ќефил.

Најседне утишел у адин негов душманин и му се моле да му се чине ќефил. Тоа не часут му се чинил.

Туга познал оти пријателето му не му били најистински пријателе; ги оставил и си речел:

— Такви пријателе не ми требуват на менека! (Кукуш)

# МАЖОТ СО МЕРАКОТ И ЖЕНАТА СО КАДАНЛАКОТ

Еден стар ерген сторил ниет за да се жени, како бил сиромав, не можел лесно да најде девојка. Му давале една девојка, туку таа била многу мрзлива. Со се́ што била мрзлива, ја дексал и ја зел ергенот за невеста. Откога ја зел, таа се́ си лежела на колк покрај огниште и оти ќе дојдел мажот од надвор, ни баре се помрднувала од местото: ниту вечера му правела, ниту му ставувала, ниту измет му правила.

— Мори, домакинко, штотуку ми лежиш така на колк, што не станеш да приготвиш вечера? И друга куќна работа да фатиш?

— Остај ме, мажу, не задевај ме, оти јас имам каданлак, што ме фаќа набргу. Затоа не чекај од мене ништо измет да ти сторам — му рекла таа.

— Е, арно, жено, тебе те фаќа каданлакот, туку пак мене што ме фаќа меракот! Тука како ќе ја правиме работава ние двата со тебе? — ѝ рекол и ја оставил за тогаш.

Утредента, си дошол порано вечерта дома и уште од порта ѝ свикал, ама со прво беше грабнал една лопата што се беше погодила до портата:

— Бегај, жено, криј се кај ќе се криеш, оти мене меракот ме фати!

Слуша таа, ама ни баре сакала да знае. Кога се развртел човек со лопатата околу себе низ дворот: а вамо, а тамо, дури довтасал до неа, та кога слегал

да мава — врти-удри, врти-удри по очи, по глава...
Ја направи пифтија, веќе пифтија.

Откога ја натепа чисто, се смири човекот и ѓоа му поминал меракот. И нејзе троа и попреболе снагата и му рекла на мажа ѝ:

— Домаќине бре, ја ти остај го меракот, а јас да го оставам каданлакот!

— О, жено, туку да сакаш ти, бездруго јас сакам.

И така си се сторила жената од ќотекот домакинка.

## ДВАЈЦА БРАЌА НА ТУЃИНА

Си беа двајца браќа и обата женети. Занаатот им беше на обата — мајстори. Дошло време ќе оделе на туѓина, чунки во градот кајшто живееле немало работа. Тргнале да одат и жените им ги испраќале. Постарата му велала на мажа ѝ:

— Со здравје, домаќине, со здравје и добар пат господ да ми ти дај, и пак со здравје да си дојдеш, домаќине; туку слушај вамо, домаќине: ако сакаш побргу дома да си дојдеш, прај што правиш, без работа да не седиш! Колку пари ќе ти дадат надница, за толку да работиш. Немој без работа да седиш и многу надница да сакаш.

Помладата невеста, и таа го испраќаше (мажа си) и му велеше:

— Слушај вамо, домаќине, немој за ефтино да работиш, оти ти знаеш дури не ти платат арно надница, да не работиш пошто-зашто. Гледај побрго од брата ти дома да си дојдеш!

И двајцата браќа си ги послушале жените, која како му велеше и така работил на туѓина. Тој што работи за поефтино, повеќе пари собра, а тој што работел поскапо многу години седе на туѓина и одвај спечели пари колку што да си ојде дома. Да за тоа рекле стари: „Залудо работи, залудно не седи, оти така се печалат пари!“

## ЦАРОТ И САДРИЈАЗАМОТ ВО СТАМБОЛ

Во некое време царот во Стамбол набрго излегувал по чаршија тебдил за да види и да чуе што има и што нема. Еднаш беше го зел со себе и садријазамот тебдил. Шетајќи еден ден двата низ маало, видел царот еден старец до една река кај си перел во реката кошула. Се вратил царот кај стариот и го прашал со неколку зборови прво:

— Што правиш, бре старче, сега приквечер?

— Рано станав, пријателе, и добив — му рекол стариот, — та по светот го раздадов, затоа приквечер дојдов овде.

— Ами со двата другара како си? — му рекол царот.

— Со двата другара непара арен сум — му рекол старецот, — та си фатив уште еден и тој ми е најверен.

— Ами со двете пријателки како си? — му рекол царот. Али ти се верни?

— Уште ми се верни пријателките ами од кај што беа далеко, ми дојдоа многу близу.

Се сврте од кај садријазамот и го прашал на уво, дали разбра од муабетот што сторија со стариот.

— Ништо не разбрав, честити царе, илја ако сакаш кажи ми.

Кога чу царот тој збор од садријазамот оти ништо не разбрал, се сврте пак царот од кај стариот и му рекол на стариот:

— А бре старче, да ти пратам една гуска, дали можеш да ја скубиш без да ја попариш?

— Колку за тоа, пријателе, можам — му рекол стариот, — само ти прати ми ја гуската!

Си ошле царот и садријазамот на сарај и го викнал царот садријазамот пред себе, та му рекол:

— Слушај вамо, садријазаме, ти чунки не разбра што ни беше разговорот со стариот, не си достоен да бидеш садријазам. Мувлет имаш до вечера да думаш и мислиш сиот муабет што го сторивме со стариот да ми го кажеш, а пак ако не ми кажеш — истеран си од садријазамлакот.

Си отишол садријазамот на одаја и седнал да мисли што беа муабетите со стариот; мисли, мисли, ич ништо не можел да измисли. „Одење дури е брго кај стариот — си рекол сам со себе садријазамот, — и него прашање, оти јас не можам ниту еден збор да измислам."

Се сторил пак тебдил и му отишол кај што переше стариот.

— А бре старче — му рекол садријазамот, — ако не ми кажеш што беше преѓе тој збор што го кажа ти: „Рано станав и добив и по светот го раздадов, затоа прикввечер овде дојдов."

— Е, таа работа ми остана, бре човече — му рекол стариот, — само муабети да правам, да куќата дома од беглик нека се рани!

Бре, го моли, бре го гали да му каже стариот првниот збор, не би возможно. Најпосле беше извадил 50 алтани и му ги дал, та пак со молење беше го молил за да му каже.

— Сега, пријателе, да ти кажам, лели се товараш толку, што ме праша човекот преѓе. Тој ми рече: „Што правиш, бре старче, сега приквечер?" — Што работиш сега на старост? — ми рече; а пак јас што му реков: „Рано станав и добив и по светот ги дадов", тоа е: рано се оженив и челад добив и ги раздадов по светот, чунки беа сите женски и ги омажив и затоа на

старост (приквечер) сум дошол сам да се перам. Ете, тоа беше прашањето од човекот и мојот одговор, пријателе!

Откога му кажал тој збор, стариот беше се наведил пак да си пере кошулите.

— Ами за вториот збор, бре старче, што беше?

— Истај ми се од пред мене, пријателе! Зер јас сум ти измеќар, та да ти кажувам марифети за бадијала?

Молил, колил, никако не му кажувал.

— Слушај вамо, пријателе — му рекол стариот, — ќе ти го кажам и другиот збор, ама ако дадеш 100 алтани.

Извадил садријазамот сто алтани и му дал.

— После човекот ми рече: „Ами со двата другара како си?" — Тој ме праша со двете нозе како сум, дали можам да одам; а пак јас му реков: „Со двата другара непара арен сум", со нозете не можам да одам арно и си фатив еден другар поверен, тој другар е стапчето што се крепам. Ете, тоа е вториот збор, пријателе — му рекол стариот на садријазамот и пак се наведил да пере.

— Ами треќиот збор, бре старче, што беше? — му рекол садријазамот.

— Те молам, пријателе — му рекол стариот, — истај ми се од пред очи, оти ќе ми останат кошулите непрани. Ти си тргнал да учиш марифети бадијала. Треба да знаеш оти татко на мајка не дава бадијала! За тој збор ако сакаш да го научиш дај 200 алтани и после ќе ти го кажам.

Видел, не видел садријазамот, му дал 200 алтани за да му каже треќиот збор.

— „Ами со двете пријателки како си?" — кога праша човекот — му рекол стариот, — тој ме праша за очите: дали гледам на староста. „Уште ми се верни пријателките, ами кај што беа далеку, ми дојдоа близу многу." — Со тоа му кажав оти уште ми гледаат очите, ама од кај што гледав далеку сега не

можам да гледам, ама близу гледам. Ете, тоа беше трекото прашање, пријателе, од човекот — му рекол стариот.

— Ами за гуската што ќе ја оскубиш, што е тоа, бре старче? — му рекол садријазамот.

— Имаш 400 алтани да дадеш па да ти кажам што е, пријателе? — му рекол стариот.

Видел, не видел садријазамот му дал 400 алтани.

— Гуската да ја скубиш, пријателе — му рекол стариот, — си самиот ти! Али лошо те скубав, де речи? Ете, тоа е гуска дали можам да оскубам! Разбра сега старска мудроштина, али не разбра? Ај ми со здравје и здраво и живо носи на пријателот што те пушти.

— Ашколсун, бре старче, оти си живеал на веков! Ама си научил марифет за пари да добиеш!

## ГОСПОДИ, БРАНИ ОД ЖЕНСКА БЕЛЈА!

Си биле еден маж и жена. Жената многупати го учела мажа си:

— Мажу — му велела, — кога да се крстиш, кога да се молиш богу, да велиш по еднаш и: „Господи, брани од женска белја!

Тој не сакал да ја слуша, та ѝ велел:

— А што ти настинала главата! Зашто да велам така? Што може да чини жената?

А таа пак му велела:

— Јас што ти велам, кога да се крстиш, да велиш по еднаш и: „Господи, брани од женска белја?

— Море, ајде ти-и! Да су рекол, а зашто? — ѝ одговорувал мажот.

— Е, арно — рекла му таа најсетне, — ќе видиш и ти каква е таа женска белја!

Една утрина си станале, жената го испратила мажот на работа — на орање, — а таа ошла чаршија и купила неколку риби. Дошла дома, та едни од рибите ги зготвила во тава, а другите ги завила во скутникот и ошла на нива кај мажа си да го види што чини и да му однесе ручек. Кога ошла на нива, маж ѝ си орал. Таа му рекла:

— Седни малу, мажу, да си починиш и да си ручаш, а јас ќе ти поорам.

Маж ѝ си седнал да си руча, а жена му зела плугот и орала, дури ручал тој. Орајќи таа расфрлила по браздите рибите, што беше ги донесла завиени во

својот скутник, а кога приближило веќе времето да стане маж ѝ од ручекот, се наведила, зела една риба и му извикала:

— Jà види, мажу, што си најдов! Една риба.

Орајќи, пак потаму зела друга и пак му викнала:

— Jà, пак си најдов уште една!

Така сторила со сите риби, та дури ги збрала.

Маж ѝ се чудел и ѝ велел:

— Како така мори, жено? Јас толку орање орав, не најдов ни една риба, а ти како така да најш толку риби?

Како да било, било, а тој ги видел веќе рибите со очите си и заверувал.

Потем малу време жената му рекла на мажа си:

— Јас веќе, мажу, ќе си одам дома!

— Оди си — ѝ рекол маж ѝ, — и да ги зготвиш рибите за вечера.

Жената си ошла, а вечерата си ја имала готова уште од порано, туку ја беше скрила.

Вечерта, кога дошол маж ѝ од орање уморен, ѝ повелал да стави софрата, за да вечераат. Таа ставила софрата само со леп и сол, а тавата со рибите не ја ставила, ниту пак му кажала на мажа си, оти имало готова тава со риби.

— Донеси да вечераме — ѝ рекол тој.

— Ете, вечерај — му одговорила жената.

— Што да вечерам — повторил тој, — само леп и сол?

— Што си донесол — му повторила таа, — та што сакаш друго да ти донесам да вечераш?

— Мори, камо рибите, што ти нарачав да ги зготвиш?

— Какви риби — му вели таа, — какви риби бараш да сум ти зготвила?

И така вечерта се раскарале меѓу себе, та ќе се избиеле. Тој ѝ велел:

— Мори камо рибите, што ги најде на нива?

А таа пак викала:

— Да види господ... ќе ме опере маж ми! Кај се чуло и видело риби да се најделе на нива?

Комшиите, кога чуле вревата и виковите женини, дотрчале да видат што е и да ги помират. Жената и пред нив викала:

— Да види господ... Ќе ме опере маж ми!

А маж ѝ и велел:

— Немој така мори, не викај, срамота е, не викај, оти ќе те операм!

Ама таа се́ си викала и на комшиите им велела:

— Аман! Вие и господ! Овој човек сака да ме опере! Ми сака вечера риби, што сум нашла на нива. Видите го, човекон си изгубил умот!

А тој сиромав им кажувал, како што било вистината, и им велел:

— А бре, браќа, денеска, бидејќи јас на орање, дојде оваа, ми донесе ручек и дури јас ручав, таа ми поора и орајќи во браздите најде три-четири риби. Тие риби и нарачав да ги зготви за вечера; везден сум работел, сега ми се јаде, сакам да вечерам!

На тие зборови пак жената извикала:

— Аман! Овој човек се спалави, се поулави! Кај се наоѓале риби во нива?

Најсетне, откако го поуполтиле, комшиите сакале веќе да си одат секој дома. А жената им се молела да чинат некое чаре, да не би да ја опери маж ѝ, откако ќе си оделе тие.

— На̀ ви — им рекла, — едно јаже, врзете го за дирекон, да не ме опери ноќеска, кога ќе бидеме сами, та така ојте си!

Комшиите зеле јажето, го врзале за дирекот, та си ошле.

Тој, кутриот маж, врзан за дирек, викал, пиштел, се молел да го сотрешат, ама никој не го послушал, зашто секој го имал за улав.

Стојал што стојал врзан, викал, пиштел, најсетне видел-невидел, оти нема друго чаре, фатил веќе да ѝ се моли на жена си да го сотреши и ѝ велел:

— Аман, мори жено! Што ќе чинам јас вака?

— Што сакаш, чини! — му одговорила таа. — Јаа! Кога ти велев јас: „Мажу, кога да се крстиш, да велиш по еднаш и: „Господи, брани од женска белја" — ти не сакаше да ме почујаш! Хаа! Сега тргај од женска белја!

Откако го подржала уште малу така врзан за дирек, сетне го сотресала и му рекла:

— Хаа! Ќе веруваш уште еднаш женска белја?

— Е, мори жено! Навистина, господ да брани од женска белја!

Потоа после ставила тавата со рибите, што беше ја зготвила уште од раното, и си вечерале, раскажувајќи му таа како му направила за да го увери, оти навистина жената може да му донесе на мажа си големи бели, без да е тој никако крив.

# ТРОЈЦА АРАМИИ И МЛАДА НЕВЕСТА

Едно време тројца арамии излегле в планина да прават рамилак. Тие еден ден во планината сретнале едни сватови, што носеле една невеста; се испречиле пред сватовите и ги исполашиле. Сватовите избегале, а невестата ја оставиле во рацете на арамиите. Овие ја зеле и ја однесле во горота. Тамо ја врзале за едно дрво. Сетне седнале на една страна во горота, за да си починат малу, а најмалиот арамија го пратиле в град или во некој од селските планински аништа, да земе леп и манџа за јадење.

Тој ошол да донесе леп и манџа, а одејќи патем, си рекол со умот: „Ја ајде да ги отрујам двајцана, та да си ја земам невестата со скапоцените работи ((таа била накитена со многу џеваири и флорини, а била и многу лична). Со тој ниет најмалиот арамија ошол на еден ан, зел леп и манџа и купил и неколку пари афрот, та фрлил во манџата.

Од друга страна, другите двајца арамии, неговите другари, што останале в планина каде невестата, се си узборувале и си рекле: „Ја ајде ние да го убиеме другарот ни (тој што ќе им донесол леп и манџа), та невестата со сé стока да ни остане саде нам! И така, штотуку дргарот им дошол, тие двајцата станале и го опрале. Тогаш веќе седнале да си ручаат. Јале, што јале и се најале. А не поминало многу време, и фатиле да пиштат од големи боли, што ги гризеле во

срцето. Не можеле и немале ништо што да чинат и еден паднал на една страна, други на друга и за малу време двајцата умреле со големи маки. Потем малу време поминале патници и кога ја виделе оддалеку невестата, врзана, да плаче и да вика на помош, ошле каде неа, ја сотресале од дрвото, та така ја куртулисале. Таа тргнала со нив и им благодарила.

# СЕЛАНИН, РИСТОС, СВЕТИ ПЕТАР И АРАНЃЕЛ МИХАИЛ

Едно време еден сиромав селанин се свршил за една девојка и ќе се оженел, туку немал кум, да го венча. Тој излегол од дома си и тргнал да бара кум, ама сакал кумот да биде прав човек. Одејќи по кум, патем го сретнал Ристос, го поздравил и му рекол:

— Поможи бог!

— Дал ти бог добро! — му одговорил селанинот.

— Су здравје, така? — го опитал Ристос.

— Одам да барам кум — одговорил пак селанинот, — сум се свршил и овие дни сакам да се женам а си немам кум да ме венча, и сакам кум прав човек.

— Ајде — му рекол Ристос, — не ме сакаш, јас да ти бидам кум?

— Кој си ти? — го опитал селанинот.

— Јас сум Исус Ристос — му рекол.

— Не те сакам тебе — одговорил селанинот. Ти си Ристос, син божји, сам господ, ама не те сакам, зашто не си прав: на едни им даваш немерено богатство а пак други ги оставаш да умираат од глад; ти не си прав, та затоа не те сакам! Јас сакам прав човек. Го заминал него и си тргнал патот.

Потамо го сретнал св. Петар. И тој така го поздравил и го опитал каде оди. Селанинот и нему исто така му одговорил, оти барал кум да го венча, ама сакал кум прав човек. И свети Петар исто така го опитал дали не сака да му се стори кум тој. А селанинот,

откако го опитал и него кој е тој, и чул оти бил свети Петар и нему му рекол:

— И тебе не те сакам, зашто ти си — му рекол, — свети Петар; ти држиш клучевите од рајот, ама едни ги пушташ да влезат, а други не пушташ! Та и ти не си прав човек!

Потамо го сретнал Аранѓел Михаил и го поздравил.

— Поможи бог, побратиме — му рекол.

— Дал ти бог добро! — му одговорил селанинот.

— Су здравје, вака? — го опитал Аранѓел.

— Барам кум, да ме венча; ама сакам кум прав човек — рекол тој.

— Не ме сакаш мене, јас да ти бидам кум?

— Кој си ти? — го опитал сиромавиот.

— Јас сум Аранѓел. Не ме познаваш? — му одговорил.

— Ха! Ти си Аранѓел, што земаш душите? Тебе те сакам, зашто ти никому атар не гледаш, ти секому му земаш душата.

И така Аранѓел му се сторил кум и го венчал.

Откако го венчал, му рекол:

— Чунки ти ме чести со кумство, јас ти давам ова шише со вода (и му дал едно шише полно со вода), та со него ќе се обогатиш и не ќе бидеш како досега сиромав.

— Како ќе се обогатам со шишето вода? — го опитал сиромавиот.

— Еве, како — му рекол Аранѓел, — кога ќе се поболи некој од каква да е болест, ти да одиш да го попрскаш со водата и тој ќе оздрави. Тогаш оздравениот ќе ти плати. Така секој, што ќе се поболи, ти ќе го оздравуваш и ќе ти плаќаат, — ќе се сториш еќим, та така ќе се обогатиш.

Селанинот не можел да разбере како со едно попрскување со вода ќе оздравел болен човек, та пак го опитал Аранѓела:

— Како ќе оздраве болен човек од каква да е болест саде со едно вода попрскување?

— Еве, како — му рекол Аранѓел, — кога некој болен ќе го попрскаш со водата, јас не идам да му земам душата; тој не умира, и ето како ќе стане.

Откако му раскажал тоа Аранѓел, си ошол.

Сиромавиот сетне со шишето вода лекувал болни од секаква болест и ги оздравувал. Се прочул секаде, и така по малу време се обогатил многу.

По неколку време му текнало да го вика Аранѓела на гости. Го викал и тој му дошол. Не поминало многу време, Аранѓел, и тој ќе го вика на гости, и го викал. Збогатениот селанец ошол на гости у Аранѓел. Овој го внесол прво во еден сарај, како царски; второ го внесол во други сарај, уште поубави од првиот, облеани се́ со злато и со бесценети ќамења. Најсетне го однесол на едно многу широко место, каде што било полно се́ со свеќи запалени, многу високи, како некои јасики и како некоја корија, свеќи до свеќи: едни загорени, други дополу изгорени, а други пак уште малу да догорат. Селанинот се почудил што ќе биде аџиба тие толку свеќи и го опитал:

— Зашто онака, едни свеќи се загорени, други дополу изгорени, а други пак, уште малу да догорат?

Аранѓел му рекол:

— Свеќите кажуваат човечката живот, за секој човек има по една свеќа. Оние свеќи, што се загорени сега, тие се од тие луѓе што се родени сега бргу, од децата; а оние, што се дополу изгорени, тие се од луѓето што втасале до сред живота си; а пак оние што се гледаат на договорување, тие се од луѓето што им е близу смртта. Јас, кога да видам некоја свеќа да догорува, тогаш одам и му земам душата на човекот, што му догорела свеќата.

На селанинот тога бргу беше му се родило дете. Тој го опитал Аранѓела:

— Која е моја свеќа?

— Aранѓел му покажал една свеќа, што имала уште трошка за догорување, колку половина лакот. Сетне пак го опитал:

— Ами свеќата од детето мое, која е?

Аранѓел му покажал една свеќа многу висока, колку една јасика и штотуку била запалена и загорена. Кога видел оти свеќата негова била на догорување, а од детето му толку висока и штотуку загорела, селанинот му рекол на Аранѓела.

— Не можеш некако да сториш, мојава свеќа да биде за детето, а неговата за мене?

Тогаш Аранѓел му се отпуштил и му рекол:

— Ами каков прав кум бараше ти, кога сам ти не си прав? Како свеќата од детето твое, што се родило вчера, сакаш да бидела твоја, а твојата да му ја дадеш на детето? Тоа, што се родило вчера, да умре, а ти, што си живеал толку многу, да живееш уште? Каква е твоја правина?

И така го истерал од тамо и потем неколку дни ошол, та му зел душата.

## ПРОКОЛНАТИТЕ ДРВЈА

Адам кога умрел, Ева го закопала и в уста му клала три семки од јаболката во рајот, што го изеле двата. Тие три семки ѝ се нашле во џепот нејзин и одошто мака ѝ дошло, оти згрешила, ѝ текнало на умот да му ги клаи в уста трите семки, со ниет Адам да се откупи од бога со трите семки од гревот. По многу години беше изникнале три големи дрва од главата на Адама бесплодни, дури и без сенка да држат. Секој човек, што ќе ги видел тие три дрва, сѐ ќе речел нешто лошо за нив, чунки не давале плод и сенка, а никој не знаел, оти се никнати од семките од Адамовата глава, што беше му ги клала Ева, кога го закопала. За да се открие таа работа, господ беше заповедал да дувнат едни силни ветрои и беше ги турнале трите дрвја нàземи со корењето, превртени наугоре со сѐ земја.

Цела пештера се сторила. Секој се чудел како да се откорнат такви стари дрва. Едни велеле, оти арно им се сторило, што ги откорнал ветерот такви неарни дрвја.

Множина беа пресекле од гранките. Секој, што ги клал в огон, да ги гори, не му гореле и секој беше велел:

— Их, колнато дрво, што си било ни на дрвото, кога беше гранка, сенка даваше, ни пак в огнот гориш!?

Со денеска, со утре, народот сé со криво око гледал на тие три дрва, дури и на местото, кај што биле пораснати. Сите го велеле местото, оти било лошо или колнато од бога, та затоа такви дрвја развило.

Беше заврнало еден ден многу лош дош. Некој војник коњаник со маздрак на рамо бил му дошол патот да помине пред тоа место, кај што биле трите дрвја. Ја видел дупката и се вратил со коњот да се засолни од големиот дош. Стоејќи внатре со коњот во пештерата, фатил да се разгледува наоколо и од многуто гледање ја сетил, оти е глава човечка. Откога престанал дождот, беше излегол војникот и отишол на суд, та му кажал. Ошле од суд луѓе и кога ја раскопале, вистина коската од глава човечка беше била. Се собрале попови, владици и секакви учени луѓе, мислиле, есапиле од каков човек ќе биде таа глава. Најпосле сите дошле во еден збор, оти била од деда Адама. Откога се разбрала главата, оти била од Адама, со прво поповите фрлиле со камење на неа и после сите луѓе фрлиле и проколнале. За многу години фрлаа тамо луѓето и го колнеа Адама, оти да му згреши на бога и да го колни, од рајот да го истерат и заради него сите да бидат колнати и од рајот истерани, да се мачат и трудат. Налутени на Адама, како што беа сите луѓе кај главата, дадоа вик:

— А, бре луѓе, грабнете ги овие колнати дрвја да ги фрлиме во батакот, оти и тие се од главата на Адама израстени и проколнати!

И грабнале луѓето дрвјата и ги однесле во еден батак што бил таму близу, та ги фрлиле. Многу годиње тамо што стоеле, секој, што ќе ги видел, сé ќе ги колнел. Над батакот згора излегла вода по време и на секоја година слегувал ангел божи, та со водата ги миел дрвјата од калта. Со прво му се сонило на некој човек болен да појде и да се измие во водата, за да оздравее. Отишол болниот кај батакот, се измил и оздравел. Откога раскажал болниот на друзи

болни, со стотници отрчале и се измиле. Арно, туку никој не оздравел. Само првиот, што се измил, оздравел. Сите, што не оздравеле, колнале и велеле:

— Во таа вода, кај што има проклети дрвја, ич бидува болен да оздрави? Колнати дрвја од бога тамо скапуват довека.

Секоја година тоа така се правело: еден оздравувал и благослов давал, а со стотници не здравееле и колнале дрвјата, што биле во калта и водата.

Откога поминале многу години, дојде Ристос на земјата и откога го пресудија и го клаа на крст, беше им текнало на попите и хахамите еврејски да ги извадат трите дрвја, што лежеа во батакот, од нив да направат три крстови: едниот за Риста, другиот за едниот арамија, а трекиот за трекиот арамија, за да ги распнат на нив.

— А, тамам! — беа рекле Евреите, — мунасип е за ваков човек да се распне на таков крст, направен од колнато дрво, чунки го пресудивте, за да умре. Друзи велеле и Риста го клеветеле, оти носел болни во водата да ги здравее, кај што имало трите дрвја колнати. На тоа згора, беше ги донесле дрвјата и беа направиле три крстои, та го распнале Ристоса и двата арамии. Думале, шестале кај да ги клаат крстојте да висат распнатите! Беше им текнало да ги однесат на лошото место, кај што била главата од Адама. И тамо стојал Ристос распнат, дури крвта негова беше протекла на главата од Адама и со крвта Ристова беше се крстил Адам и тој се простил од стариот грев, што беше сторил.

## СВЕТИ НАУМ И МЕЧКАТА

Едно време, кога орачите од св. Наумовиот манастир си орале на нивјето, им дошла една мечка, та им изела еден од орачките волови. Ралото или плужницата им останала со еден вол, та не можело веќе да се ора.

Орачот со трчање дошол во манастирот и му кажал егумену, оти мечката дошла на нива, та му го изела едниот вол.

— Сега немам — рекол орачот, — со што да доорам нивата.

— Оди си на нива — му рекол егуменот, — тамо ќе си го најдеш волот во плугот, прегнат во јаремот!

Орачот си ошол на нива. Кога што да види? — Чудо големо! Мечката, што го изела волот, впрегната била на плугот во јаремот заедно со другиот вол. Орачот си доорал нивата со едниот вол и со мечката до него, впрегната во јаремот.

И до ден денеска тоа чудо стои написано на иконата св. Наумова и на камењата по страните од мостот дримски, близу до манастирот.

## СИРОМАВИОТ И ЃАВОЛОТ

Си бил еден сиромав човек и од многo работење и печелење беше спечелил илјада алтани. Откога се виде човекот со толку пари, како да беше се уплашил малку да не му ги украдат и пак да остани сиромав. Се научил од луѓе, оти владиката бил многу праведен и у него што да однесеш и да му го дајш да ти го чува, ич да не се боиш: на полноќ да појдеш, па да си го земеш! Се уверил сиромавиот од мнозина луѓе, оти од владиката посалам човек нема, зел илјадата алтани и му ги однесол да му ги чува. Бидејќи владиката праведен, така и сиромавиот, му завидел ѓаволот, натема го, и му легнал по траго прв владиката да го огреши и после сиромавиот. Со денеска, со утре му клал на владиката една лоша мисла, да му ги стори инќар илјадата алтани на сиромавиот, а, од друга страна, на сиромавиот работата му ја пречел ѓаволот и му клал една мисла да си ги сака алтаните од владиката, та белки ќе му тргне занапред работата. Станал една утрина и пошол кај владиката и му ги посакал парите.

— Кои алтани му сакаш бре, никаквику? — му рекол владиката на лутина на сиромавиот и го истерал со турканица од одајата на дворот. Плачејќи, сиромавиот беше си ошол дома им кажал на мнозина пријатели, оти му ги изел владиката парите. Никој од пријателите не му поверувал за владиката кабул да му ги стори парите, чунки секој го знаеше влади-

ката за праведен човек. На тоа згора, сиромавиот замолче и — друго ништо. Сиромавиот осиромашел дотолку многу, што дури пропита за леп. Една вечер си одел дома, без да си однесе леп, и го стретил ѓаволот, та му дал неколку пари да си купи леп.

— Бог да прости ти што ме дарува, светец али беше, ѓавол али беше, пак ќе ти речам бог да прости, што ме дарува, за да не легнеме вечер гладни дома.

Вечерта му ошол ѓаволот дома и му се кажал, оти е ѓавол.

— Еј бре, човече — му рекол ѓаволот, — али сакаш да си ги земеш илјадата алтани од владиката?

— Како да нeќум бре, пријателе! Аман де, кажи ми некој марифет — му рекол сиромавот.

— Е, лели така, чекај да видиш што ѓаволски марифет ќе ти кажам: еве јас ќе се сторам една многу убава маска, јавни ме ти и помини ме пред владиката и тој ќе ме бендиса да ме купи. Илјада алтани да му сакаш, и тој ќе ти дај, та после ти саде сеир да гледаш, што резилик ќе му донесам јас нему.

На тие ѓаволски зборови кандиса сиромавот и на часот ѓаволот беше се сторил една чудесна маска. Ја јавнал сиромавот и поминал пред конакот на владиката. Како што си седел владиката на пенџере, ја видел маската и веднаш фрлил мерак на неа, та го вратил да ја купи. Вур, тут ја ујдиса за илјада алтани. Теслим му ја сторил и му зел владиката една имза од сиромавот, за да не се попишмани после нешто, за да сака маската назад.

Со голема севда ја гледаше владиката маската. Едно утро беше му заповедал на сеизот да ја обружа маската убаво, оти ќе ја вјавнал, за да прошета со неа. Ја исчешал сеизот, ја избришал убаво и отрчал да му донесе седлото; едно беше излегол од кај маската сеизот, и таа беше легнала нàземи и се извалкала од вр' глава до петици. Кога ја видел така извалкана сеизот, брго-брго беше ја фатил да ја обриши. Арно ама таа не стоела и најпосле сеизот

зел лопатата да ја тепа. Бидејќи таа ѓаволот беше, ич му стои да ја тепа! Сеизот едно кренал лопатата да ја удри, и маската веднаш се беше изоглавила и се врвела во една дупка во ѕидот, како некој глушец, само опашката беше ја оставила надвор. Кога видел сеизот тоа чудо, на големо чудо станал и веднаш ја грабна маскината опашка да ја трга. Тргал, тргал, тргал, никако не можел да ја истрга. Во тоа време дошол владиката и што да види? Маската пикната во ѕидот, со опашката надвор.

— Што така бе, сеиз?

— Е, што де, света владико, што ова маска се пикна во ѕидот, трчи и ти, фати за опашка, да ми поможеш да ја истргаме.

Ја грабнале двата опашката од маската и тргајќи силно, беше му ја скинале до кочан. Кога виде владиката, оти остана маската во ѕидот, го натерал сеизот да го турне ѕидот. Ѕидот го турнал сеизот и маската не ја нашол. Кога виде владиката, оти маската загина, брго-брго беше пратил по сиромавот да го викнат. Дошол сиромавот кај владиката и му рекол:

— А бре, човече, маската ти што ми ја продаде, ми се пикна во ѕидот и ако не веруваш, еве ја опашката. Тргајќи, ѝ ја скинав и сиот ѕид го расипав, и не можев да ја најдам. Оваа маска твоја треба да е некоја ѓаволска работа. За да не ојме по судови, да ми ги вратиш илјадата алтани.

— За оти си купил илјада алтани маска, света владико, и ти загинала, те верувам, чунки со арам ти биле парите земени, а колку за јас да сум ти продал, тоа да не го веруваш.

Кога ги чу тие зборови од сиромавот, владиката веднаш отишол пред царот, за да се жали од сиромавот. Го викнале сиромавот пред царот и го прашал:

— А бре, човече — му рекол царот, — вистина си му дал на владиката една маска и му се скрила во ѕидот? Каква работа ќе биде оваа, ако не ми кажеш?

— Ни маска сум му дал, честити царе, ни па маска влегува во ѕидот. Лаже владиката и друго ништо!

— Али лажам, бре, јас имам запис од тебе.

Пикнал раката в пазува владиката, за да го извади потписот од сиромавот, и му го дал на царот. Ѓаволот беше го преправил потписот на книги папази. Кога гледа царот — не потпис, ами книги за играње.

— Али шега се биеш со мене ти, света владико? — му рекол царот. — Што ми даваш папази наместо потпис?

Кога виде владиката, на голем срам беше паднал и за да се отстрами веднаш, беше ја извадил опашката од маската од џеп, та му ја дал на царот, за да го увери, оти вистина зел маска од сиромавот.

— Еве ја опашката, честити царе — му рекол, — од маската, што ми се скина, кога влезе во ѕидот. Нà, види ја!

Кога ја зел опашката во раце, од опашката ѓаволот ја претворил во една тамбура со дванајсет телои. Кога видел царот и тамбурата, дал вик по владиката:

— А бре, маскара, дали тамбура ќе ми даваш ти мене, за шега да се биеш? Земете го и клајте го в зандан!

И така ѓаволот си го сврши крајот со владиката и со сиромавот да ги огреши.

## ВЛАВОТ И ЃАВОЛОТ

Едно време, кога ѓаолот шетал по земјата, Влаот се спријателил со него и се побратимиле. Сетне двајцата се сториле ортаци да работеет и да печелеет заедно. И прво посадиле кромид. Кога уздреал кромидот и фтасал за корчејње, двајцата ортаци се погаждале меѓу себе, кој шчо да земит од посадениот опшч кромид. Најсетне се погодиле: врагот да земит родот (плодот), а на Влаот да останеет корнишчата, — самиот кромид. И така Влаот зел кромидот, а врагот перјата.

Ѓаолот јадосан за измама си, многу се налутил на ортака си пријатеља. Тоа Влаот му рекол:

— Хајде годинава да посадиме друго нешчо, та ти земи корењата, а јас земам врвоите.

Врагот се сторил каил, та посеале жито. Кога уздреало житото, Влаот, спроти зборот што го сториле понапред, зел врвоите, — класјето, самото жито, а ѓаолот — корењата. И така ѓаолот пак се измамил, та ушче појќе се разлутил на ортака си и расипале ортакламата (дружбата).

Најсетне, за да се помиреет, си рекле: „Хајде сега да се вјааме!“ и се изборвале, секој од двајцата да повјаат на другара си дури вјахналиот да испеит една песма. И прво врагот вјахнал Влахатого. Вјаал, шчо вјаал, дури си испејал песмата, та му слегол. Тога било ношја, од вечер. По него вјахнал Влаот врагатого и фатил да си пеит песмата. Вјаал и пејел,

вјаал и пејел, а ѓаолот се́ го носел, ама вјаањето не се свршвело, зашчо и песмата во Влаот никако не се доспевјала. Ѓаолот под него му викал:

— Е, пријателју, ушче не ја допеа песмата?

— Не, не, му одговорвел Влаот; камо, камо ушче? Сега сум ја запејал!

И така ѓаолот се́ туку го носел. Посетне на ѓаолот му се здодеало носеешчем го, та пак го опитал:

— Имат ушче песмата? Ушче не се допеа,

— Имат, имат! — му одгоори Влаот.

И ѓаолот се́ туку го носел. Кога приблизало да се зазорит, кон ранска доба, врагот, разљутен, пак го опитал Влахатого.

— Ушче не се допеја таја пуста песма?

— Ушче троа — му рекол Влаот.

И потем малу време петлите фатиле да пејеет: ќи-ќи-рику-у! Фатило да пукат зора и ѓаолот пукнал под Влаот. Така Влаот го надолил врагатого. (Охридско)

# ЃАОЛОТ ДАСКАЛ

Си била едно време една мајка. Таа си имала саде едно дете сираче, без татко. Го давала на даскал, бегало; на занаат — пак бегало!

Еднаш заедно со него врвела преку еден мост и, како се уморила седнала на еден камен да си почине и офнала:

— Оф, јас сирота! Што да чинам?

Часокот ѝ се исправил еден човек и ѝ рекол:

— Што офкаш? Што мака имаш? Кажи ми!

Таа му рекла:

— Детево го дадов на даскал и на занаат, никаде не ми седи. Сега не знам што да чинам!

— Дај ми го мене — рекол човекот, — во една година време ќе ти го научам секаква наука.

— Арно! — рекла жената. Како ти е името и кога да дојдам, да си го земам?

— Името ми е ОФ — рекол тој, — и детево да дојш да си го земеш в година, денешен ден. Викни ОФ и јас ќе се јавам.

Другата година, на истиот ден, мајка му на детето дошла на мостот, седнала на каменот и извикала: ОФ, кај си?

Човекот се јавил, ѝ го дал детето и ѝ рекол:

— Ништо не му фаќа главата!

Мајка му си го зела и си ошла дома. Детето ѝ рекло:

— Мајко, јас се научив многу науки и марифети, туку се преправам, како небаре не можам да се научам, оти даскалот, тој што ме зеде беше натемаго (ѓаволот). Сега јас ќе се преправам јунец, и ти да ме продадеш скапо; туку да не се излажеш, да му го дадеш и јажето, оти не ќе можам да се вратам!

Мајка му го продала, а тоа по една декика си се вратило. Така се престорило неколку пати и мајка му добила веќе доста пари, да се прерануава.

Еднаш, кога се преправил на коњ, многу убав, ѝ го посакал еден многу убаво облечен човек; ѝ давал многу пари, туку и го сакал и оглавот. Таа како не му го давала, тој опнал да го земе со сила. Детето го познало оти бил ѓаволот и се преправило на зајак. Човекот (ѓаволот) тогај се преправил на 'рт и се спуштил по него. Штотуку го превтасал, зајакот се преправил на гулаб, а пак ѓаволот на сокол. Гулабот летнал и дошол над една кула и низ оџакот се впуштил внатре преправен на чудно јаболко. Внатре имало луѓе и зеле да го мирисаат. Ѓаволот влегол како човек и го зел и тој да го помириса. Штотуку го зел тој, јаболкото се преправило на просо и се растурило по одајата. Ѓаволот се преправил на квачка со дванаејсет пилци и го исколвале. Останале две три зрнца под полата на еден од луѓето. Тие се сториле лисица и ги издавиле сите пилци со сé квачка.

И така детето ученик излегло помајстор од ѓаволот даскал.

## АНЕГДОТИ

Поголема разлика во тематиката на анегдотите и реалистичките приказни не постои. Разликата е само формална и се однесува повеќе на нејзината поетика: анегдотата е пократка, позбиена; хуморот и сатирата во неа се подвлечени подлабоко, бидејќи и противречностите во животот на луѓето се заострени повеќе.

Главни теми на анегдотите се: глупи, соседи, односи меѓу маж и жена, умни и групави жени (девојки), итреци, глупци, среќни случки; потем анегдоти за свештени лица, анегдоти — лаги и др. Тука спаѓаат и тнр. верижни анегдоти.

Кај нас се најсакани оние анегдоти, во кои се исмејуваат разни човечки мани (во рамките на првите четири теми) и анегдотите за свештени лица. Поповите, владиците и оџите скоро по правило се предмет на најостра сатира поради нивното лицемерство, алчност, незнаење, неморал, и сл. Анегдоти за негативните карактерни црти на одделни народи, раси, племиња (кај нас особено за Турци, Цигани, Помаци, Власи), како и оние за локалните спречкувања и соперништва (кај нас анегдотите за Мариовци, Стеблевци и др.), исто така многу се сакани.

Сепак, меѓу нашите најпопуларни анегдоти се оние за Итар, Петар. Во нашите анегдоти (и во реалистичките приказни) тој е наполно неопределен, противречен лик со своите постапки: во едни е навистина многу итар, во други наивен и глупав. Токму оваа разлика во цртањето ликот на Итар Петар, можеме да ја посочиме како пример колку е тешка и условна систематизацијата на народните приказни. Логично би било сите приказни за Итар Петар да се вклучат во една група, подгрупа или гнездо. Меѓутоа, приказните за него припаѓаат и на групата реалистички приказни и на групата анегдоти, а освен тоа, внатре во групата, на пример, анегдоти, пак се распоредуваат во основните теми „итреци", „глупци", според тоа дали Итар Петар се јавува како итрец или глупак.

Интересно е, меѓутоа, да се одбележи дека Итер Петар во нашите анегдоти е често противник на прочуениот Настрадин-оџа и излегува секогаш поумен од него. Во нашата анегдота *Итар Петар поитер од Настрадин-оџа,* оџата му е учител на Итар Петар, но сепак бива надмудрен. Народот, задоволен од остроумноста на Итар Петар, ја заклучува анегдотата:

„И детето Итар Петар, уште малечко кога беше, па поачик, па поитер испадна од Настрадин-оџа, тогаш и довек!"

Зошто во други анегдоти и приказни Итар Петар е наивен или глупав, тешко може да се одговори. Во прашање е, можеби, спојување на разни спротивни сижети во личноста на Итар Петар, во текот на нивниот живот во масите.

## НАСТРАДИН-ОЏА И ИТЕР ПЕТРЕ ЛАГИ СЕ БИЈАТ

Настрадин-оџа одил за Прилеп, а по него дошол Итер Петре. Ув градот се нашле и се разговарат. Му вика Настрадин-оџа:

— Наистина, бурата искревала магарињата ув Маријово?

— Магарињата не ји видо — рече, — кога бура ји беше кренала; само самарите ји видо, кога паѓаа од небото!

(Мариово)

## МАРИЈОЈЕЦ И САПУН

Дошол на пазар во градот еден Маријојец, да си купи зајре. Купил еден симит. Видел сапун — купил и сапун. Зел да ја јади симит и сапун, )ма почнал сапун да му се пејна во устата! А Маријојецот го јади и му вели:

— Пејнал се, не пејнал — ќе те јам, пари сум дал! (Мариово)

## СЕЛАНЕЦОТ И АГАТА

Еден селанин имал едно прасе. Прасето си го викнал со едно име: Цимино. Цимино беше му загинало и барајќи селанецот по поле го стрел полјакот:

— Ага, ќе те прашам нешто, дали ќе ми кажеш? — му рекол.

— Прашај ме, бре синко — му рекол агата, — ако да знам, зашто да не ти кажам!

— Да не го виде наш Цимино, оти ни загина?

— Кој е тој ваш Цимино, бре синко? — му рекол полјакот.

— Е-да, прасето наше, ага, ние си го викавме Цимино — му рекол селанецот.

— Ај сиктер од тука, пазваногли, за тоа лајно ќе ме прашаш, види ѓауроглу! — го искарал агата за дека го прашал така селанецот.

## ОБЛОГ ПОМЕЃУ НЕМЕЦ И ШОП

Облогот му бил да го делат еден голем колбас (суџук) со уста и кој ќе скине со заби поголемо парче од суџукот, тој да го земе сиот суџук.

Со прво го лапнал едниот крај од колбасот Немецот и Шопот го фатил само конецот од крајот од колбасот со заби и му викнал на Немецот:

— Шваба, дали си готов?

За да му одговори Швабата на Шопот требало да ја отвори устата со самати заби, чунки Немците наместо *готов сум* да речат, али да речат *да,* ти велат *ја.* Во истото време кога го прашал Шопот: „Готов ли си Швабо?", тој му одговорил:

— Ја!

И Шопот го тргнал конецот што го држал со себи и му го тргнал целиот колбас од устата на Швабата и си го испекол, та си го изел мезе со ракија, а пустиот Немец си останал бел во очите.

## ИТЕР ПЕТАР ПОИТЕР ОД НАСТРАДИН-ОЏА

Итер Петар уште како дете ошол од Градешница, од Мариово — оттаму бил роден, слугинче кај Насрадин-оџа да биде. Насрадин-оџа ги учел децата, а детето Итер Петар било поитро од него! Од тоа на оџата му било криво.

Еден ден им рекол Насрадин-оџа на другите деца што учеле при него:

— Деца, да идете вие дома, по едно јајце да си земете од куќа.

Отидоа, зедоа.

И им вели Насрадин-оџа на децата:

— Ај, сега да ми снесите по едно јајце сите, и да викате: кат-ка-дар, кат-ка-дар, кат-ка-дар! А кога ќе станете, под секое дете јајце да најдам!

Сторија. И овие сите снесоа по едно јајце— од дома земено, и викаат:

— Кат-ка-дар, кат-ка-дар, кат-ка-дар!

Сите снесоа, а неговото слугинче Итер Петре немал јајце!, И за да не му рече оџата: „Камо ти јајце тебе?“ — тој си плусна рацете, како петле со крилја, и му викна:

— Ку-ку-ри-гу!

А оџата му вика:

— Камо ти јајце тебе?

— Е, овие се кокошки, а јас сум петел: без петел можат ли кокошки да бидат?!

И детето Итер Петар, уште малечко кога беше, па поачик, па поитер испадна од Насрадин-оџа- тогаш и довек!

# ПИЈАНИОТ ПОП ВО КАЛТА

Еден пијан поп, врвејḱи по едно калдрмче, паднал од калдрмчето во калта, во еден батак. Опнал да стане попот од калта, но бидејḱи беше пијан не можел да се појми и да стане. Секој човек што ḱе поминел покрај патот ḱе го пожалел и ḱе посигнел со рака да го извади од калта.

— Дај, оче свети, рака, да те извадам од калта! — ḱе му речел.

— Бегај оттука, бре, зар јас ḱе ти дадам рака? — ḱе му речел попот налутено.

Мнозина луѓе беа застанале да го гледаат попот, како се валкал во колта. Имало и некои негови пријатели, што сакале да го извадат од калта, арно ама тоа му било мака што не подавал попот рака. Да влезат тие во калта не сакале, за да не се извалкаат. Затоа беа се застојале едно чудо луѓе да гледаат сеир, оти попот не сакал да подаде рака, за да го извадат. Му текнало на еден како да му рече на попот, за да му ја подаде раката и да го извади:

— Нà ти ја мојава рака, попе, и фати се за неа, да те извадам од калта, оти е срамота да се валкаш — му рекол човекот.

При сé што попот беше пијан, кога чул оти му рекле „нà“, веднаш беше се остреloушил и ја подал раката да земе тоа што ḱе му даде човекот, што му

викнал „нà“. Човекот го грабнал за рака, та го извадил од калта.

— Ете како требало да му се рече на поп, рекле тие што стојале и сеир гледале: „Нà“, попе, ракава, а не — дај, попе, рака!“

Како поповите се земачи, а не се давачи, затоа кога ќе му велат „дај, попе“ — не ти дава, а кога ќе велиш „нà“ — ќе ти даде рака, ама празна!

## ЕЃУПТИН ПРОДАВА КОЊ

Еден џамбас Еѓуптин му продавал коњ на еден човек. Кога се удриле на пазар, излегла Еѓупката и божем не го оставала тој коњ да го продаде.

— А бре човек, не продавај го овој коњ, нека ни стои, утре ќе ни текне некој зајак да фатиш за јадење, а со другите коњи не можеш да фатиш, оти тие не се толку брзи.

— Мори, ја истави ми се оттука! Јас нејќум на овој пријател да му дадам лош коњ — ѝ рекол Еѓуптинот. Затоа пак ќе му земам пари повеќе, оти ќе му дадам коњ добар, без ниеден кусур!

Откога човекот ги беше чул тие зборови, беше си рекол сам со себе, оти нашол коњ каков што барал и се удрил на пазар. Се погодиле и Еѓуптинот му го дал коњот, откога му ги зел парите.

— Бре, џамбас, му рекол човекот, ќе те прашам нешто, ама право да ми кажеш, да не те проколнувам за обете очи и за челад: дали коњот има некој кусур, или некоја нарав?

— Се разбира, секое имање има по некоја нарав: или претка, или — кога ќе го вјанеш — ќе мрда, или не се запира во бодињањето или некој друг ваков кусур.

— Слушај ваму, ти за челатта ме проколна, му рекол Еѓуптинот, и за обете очи што ми пулат. Да

ослепат обете очи што ме гледаат и да пропитаат обете деца, дури и жената ми ако не ти кажам право што кусур има! Кусурот го има тој, ако го натеруваш да се качува на дрва — не се качува, дури да го отепаш не е чаре да се качи! Ете, тој кусур го има, чорбаџи, а друг кусур колку едно влакно нема. Ете, вака да знаеш, чорбаџи, ваква нарав има коњот.

# МРЗЕЛИВАТА ЖЕНА

Една жена била многу мрзелива. Мажот ѝ се ѝ се карал да работи, а таа не го слушала. По време, со големи маки мажот ја натерал да му преде кошула.

Во еден празничен ден жената отишла в црква и таму почнала да се фали на другите жени, оти предела на мажот ѝ кошула. Кога се фалила, се погодило, та крај неа поминал мажот ѝ, и таа, штом го видела, извикала:

— Мили мажу, мили три-кошулнико!

Тој, кога чул тоа, се обрнал на кај неа и ја запитал:

— Зашто, жено, ми викаш три-кошулник? Јас немам три кошули, а имам само една!

А таа му одговорила:

— Една, мажу, што ја носиш; една ти предам — две, и една имам мисла да ти предам — ете ти три!

## ЕЃУПТИНОТ ШТО СИ ЈА ОТЕПА ЖЕНАТА

Еден Еѓуптин си правел клинци и Еѓупката му дувала со мевот, да му се вжештува железото. Си имале една кокошка врзана за еден кол и си ја ранеа со питање леп.

— Ако даде господ, жено, да ни се разнеси кокошкана јајца — ѝ рекол Еѓуптинот — туку ќе ја насадиме да ни извади пилци. После ќе ги израниме сѐ со питан леп, туку ќе се сторат едни кокошки, така толкави, колку едни мисирки! После ќе ги изнесам на пазар, та ќе ги продадам. После ќе купам еден добар коњ, веќе крилјата да му се куси, та кога ќе го јавнам, мори жено, да лета под мене, да лета. . . Кој ќе ме види ашколсун да рече! А, што велиш, жено? Нели арен есап имам, вака како што есапам?

— Арен ти е есапот, мажу, — му рекла Еѓупката, — туку откога ќе си дојдеш од шетање со коњот, после па јас ќе го јавнам и бодињаница ќе појдам кај татка, за да му се пофалам и да му кажам оти арен коњ имаме, за да не не мисли оти сме сиромаси.

— Таман, коњот уморен ќе биде од моето бодињање и ти сакаш уште да го доумориш со твоето бодињање и после да пцовиса. Еве, отсега ти кажувам, жено, не ќе го бодињаш, оти со чеканов по глава те удрувам и како змија те столчувам! — ѝ рекол Еѓуптинот.

— Ами, не ќе го бодињам, зар атарот ќе му го гледам! Ако сака нека пцовиса и толку ми чини мене — му рекла Еѓупката.

— Али сакаш да пцовиса коњот, мори магарице? Еве за тебе што треба, чеканов по глава и уште еднаш да не ти текне да речеш таква лакрдија!

Уште недоречени тие лакрдии од пустиот шут Еѓуптин и беше ја вчелнал со чеканот и начас си се одвалила од столчето сирота Еѓупка, си умрела како да не била, не исчека да снесе кокошката јајца и да изведе пилци, да купи мажот ѝ коњ и да го јавне!

# ГЛУВАТА БАБА

Една глува баба си одела едно утро кај ќерка си, оти родила дете. Ја сретнал еден човек на патот и бидејќи стара, ѝ сторил чест и ѝ рекол:

— Добро утро, бабо!

— Кај ќерка ми одам, синко — му рекла бабата.

— Јас што ти велам, ти што ми велиш, мори бабо? — ѝ рекол човекот.

— Кај ќерка ми одам, бре синко — му рекла бабата повторно.

— Е-е, се разбравме дури сега! — ѝ рекол човекот.

— Бре! Па и вие сте разбрале оти ќерка ми родила машко дете? — му рекла бабата.

— Ете, дури сега, бабо, се разбравме! — ѝ рекол човекот.

— Бре, сега сте разбрале, а? — му рекла бабата.

— Господ да не прости и тебе и мене, бабо, не ќе можеме да се разбереме ние двата, како гледам, туку ај — ојми си со здравје! — ѝ рекол човекот.

— Господ, господ, сполај му, тој ѝ даде на ќерка ми машко дете, синко. И вам господ со некое машко да ве дарува, сега побргу — му рекла бабата.

— Е, толку бил касметот, мори бабо, да не можеме да се разбереме ние засега, па ако се најдеме другпат белки ќе се разбереме — ѝ рекол човекот.

— Така е, синко, така, да си ми жив! Само со касметот нека биде, па и ние кога ќе разбереме оти господ вам ви дал дете, ќе ви ја најдеме куќата и ќе ви дојдеме на честење, ако сум жива — рекла бабата.

— Е, е, е, се изнасмеал човекот и ѝ рекол:

— Седи ми со здравје, бабо!

— Се смееш, му рекла бабата, оти ти е арно тоа што ти велам: од стар човек благословот фаќа!

# МАГАРЕ ВЈАВАЈ, МАГАРЕ БАРАЈ

Едно време еден дрвар собрал десет градски магариња и кинисал да оди на дрва. Кога ги потерал магарињата пред себе, ги избројал — биле десет. Потаму, вјавнал на едно магаре, а другите ги зел пред себе да ги тера. После ги пребројал пак, за да види дали се токму. Брojал, броjал: му излегувале девет, едно покусо. ((Тоа што го вјавал, не му текнувало да го брои). Се потресол сиромав човек, каде му загинало едното магаре, уште не ојден в планина. Слегол, да го бара. Откако слегол, пак ги пребројал. Тогаш му излегле токму десет. Му дошла душата наместо, оти магарето се нашло, та пак вјавнал на едно, а другите ги потерал пред себе.

Откако вјавнал пак, решил да ги преброи уште еднаш. Број, број, пак едно магаре му излегува помалку — девет магариња. Пак слегол, брои — му излегуваат токму!?

Така тој неколку пати сторил — качи се, преброј ги: излегуваат девет; слези, преброј ги: излегуваат десет! И никако не му текнувало да го брои и тоа магаре, што го вјавал. Најпосле одвај му текнало, та си рекол:

— Тух! Магаре вјавај, магаре барај!

## КОЈ УКРАДЕ СЕНОТО, ТОЈ СИ ИМА МУВАТА НА КАПАТА

Некој човек си имал во племната сено, а еден други му се намладил, та му крадел. Стопанот на сеното од ден на ден гледал, оти сеното му се намалувало и оти некој му крадел, ама не можел да разбере кој бил арамијата. Тамо бил и стопанот од сеното и арамијата. На ового го болело срце, ама не знаел на здраво дали навистина бил тој или некој други.

Се отворил зборот меѓу нив за краденото сено и за кој ќе биде аџиба тој што крадел. За да го разбере кој е, стопанот им рекол:

— Јас сега ќе го најдам арамијата. Тој што украде сеното — рекол тој, — си има мувата на капата!

И навистина тој час арамијата мавнал со раката на капата си, за да ја истера мувата, без да се сети оти ќе го познаат. Стопанот на часот го познал и викнал:

— Ето, како го познав и го најдов арамијата! — и го фатил за рака.

## СТРАШЛИВЕЦОТ

Си биле маж и жена. На мажот му било страв да излезе сам понадвор, а излегувал со жената си. Една ноќ грејала месечината и тој излегол со кросното и со жената и рекол:

— Е, мори месечино, колку ергелиња сум крал со тебе! Колку добици!

Жената извикала:

— Камо го сега волкот, да те изеде!

Тој го клал кросното под мишки и трчал да бега. Се запрел на вратата, не можел да влезе од кросното и чинел оти волкот го тргал, викал на жената и, од страв, пукнал на вратата.

# ГЛУПАВИТЕ ВИНАРИ СТЕБЛЕВЦИ

Неколцина старци си иделе од нà-вино. Доближиле до селото и му се снокило, та легнале да спијет. Кога спиеле, нокта станал еден од ними, и ѝ турил мешнијата со вино и ѝ наполнил со душа. Кога станале на утрото друѓите, виделе мешињата сѐ лесни и рекле:

— Сме се згујле спијеешчем; види, како мојме да ѝ креваме мешињава; вчера не моевме да ѝ креваме, а денеска, види дур кој ѝ фрљаме!

Друѓите рекле:

— Не сме мије!

Еден рекол:

— Ајде, ќа појда ја, аљ дошле винарите? Ако дошле, не сме мие; ако не дошле, мије сме.

Ошол, викнал во селото:

— Аљ дојдоје винарите?

Тије му рекле:

— Не дошле!

Тој ошол, се вратил и рекол:

— Мије сме.

Ошле в село. Залајле кучињата на ним. Тије рекле:

— Не сме мије — и фатиле да бегат.

Друѓите ги запреле и им велеле:

— Не, вие сфе, туку не бегајте!

Тије рекле:

— Да бевме мие, не лајее кучињата по нас — и побегнале.

Неколцина се збрале и се качиле на еден бор, а под борот имало могла. Тије рекле:

— Ај ќа скочиме одовде во волнана.

Еден скочил и с' опрал и 'и разгалил зобите, а тије рекле:

— Му падна убаво, види кој се смеит!

После другите искочиле еден по еден и с' опрале.

И сега тој бор је во Стеблео близу до христјанските гробишча.

(Дебарско)

## ЕТИОЛОШКИ ПРИКАЗНИ

Етиолошките приказни заправо се народни муданија, веројатно најстари од сите видови преданија, и ги изразуваат примитвините народни претстави и објаснувања за потеклото на нивните особини. Во оваа група приказни се вклучуваат и преданијата за создавањето на светот, животот, небеските тела и сл. (тнр. космогонски приказни). Јасно е дека сите овие прашања секогаш го привлекувале вниманието на човекот и тој им давал најразлични објаснувања, во зависност од степенот на својот умствен и културен развиток.

Во космогонските приказни се согледуваат најразлични погледи и претстави за нивните теми. Погледите на христјанската религија, измешани со многубројни апокрифни елементи и разни еротски сфаќања, што биле во спротивност со официјалните толкувања на христјанската црква, лесно се откриваат. Но, овие погледи често се мешаат и со тие на други религиозни системи, особено со будизмот и мохамеданизмот. Тие истовремено ги посочуваат и изворите на овие преданија. Меѓутоа, ваквите наши приказни повеќе се плод на богомилското учење.

Етиолошките приказни обично се кратки раскази, всушност описи за тоа како бил создаден светот, човекот, некој народ, и на кој начин и поради што ги добил своите позитивни или негативни особини (*Господ кога ги создаваше луѓето*). Со нив се објаснува како одделни животни, птици или растенија биле создадени, односно како добиле вакви или онакви, корисни или штетни својства (*Како е создаден волкот, Зошто магарето има долги уши, Како се создадени кукавицата и кумријата*, итн.).

# ГОСПОД КОГА ГИ СОЗДАВАШЕ ЛУЃЕТО

Откога создаде господ небото и земјата со сé, што има на нив и во нив, што гледаме и не гледаме, живо и умрено, и откога виде господ — сполај му, оти сé што направи, убаво го направи, — му се посака да направи и луѓе на земјава, да живеат и да го слават него. За сé, што направи господ на веков, беше определил по еден ден да работи за едно, друг ден за друго, треќи ден за трето, четврти ден и така натаму. Само еден ден определил и за луѓето да ги направи. Станал една утрина рано, засукал поли и ракави, зел мотиката в раце, ископал земја, направил кал, та почнал да прави луѓе како грнчарот што прави грниња. Со прво му правел нозете, после трупот, после раце, после глава, коса, уши, очи, уста, нос и сите други алати му ги редел, како некој саатчија, како што ги реди чарковите на саатот со голем мукает, да не нешто некое од алатите клаи во човекот накриво и да го грди човекот после. Правил што правил луѓе до ручек време, огладне, та беше седнал да руча, та по ручекот после да ги доправи сите луѓе, колку што му требале. Си ручал господ симид и млеко надробено и му се пулел на луѓето, што беше ги направил, како што беше наредил пред него на редови, редови, како некој табур со аскер, што е нареден. Му се пулел и се смеел, од што му било ќеф, дека беше ги направил лични, умни и разумни. „Оф, што убави луѓе сум ти направил — си рекол со умот сам со себе, — овие

луѓе прилегаат асли како мене, арно, туку до ручеква колку што сум направил, ако направам уште толку довечера, лоша ми е работата. Мене ми требат уште десет толку луѓе, отколку што сум направил, на ова згора, мене ме пере да направам еден калап и во калапот да ги турам, та така до довечера да си направам луѓе, колку што ми требаат."

Брго, брго се наручал, се прекрстил, станал од софрата, си измил раце и беше си направил еден калап, голема работа. Ти приправил уште колку што му требаше кал, и зел да прави кусурот луѓе, колку што му требаше. Тури кал во калапот, чинеше, стегни ја во калапот и еве ти го човек, ќе се истуреше од калапот, а врти со чаркот господ и турај сé луѓе од калапот. Ама ете некој ќе излезел со крива нога, али рака, али врат, али слеп, али ќелеш, али пак фодул, али предател, али инаетчија и ако ги гледал господ, оти со секакви кусури излегувале од калапот, немал време да ги поправи, чунки брзаше многу, за да ги доправи до вечерта, колку што му беа определени луѓе.

Ама ќе речеш ти: оти не определил господ два дни и да ги направеше сите луѓе како првите арни, а не да прави чаркови и да ги тура во калапи, та да излегуваат лоши, а не арни како првите, што ги направил господ само со рака и излегоа арни. Колку за тоа, можам да речам, така му сакаше ќефот, така направи, чунки царот, кога ќе рече некој збор, назад не си го зема, а не господ да рече во еден ден да ги направи луѓето и после два дни да ги прави. Тоа саде не бидува: господ зборот назад да си го зема.

## КАКО Е СОЗДАДЕН ВОЛКОТ

Господ ги создал дивините, ѓаволот го создаде волкот. Они со господа се браќа.

Зема ѓаволот од кал го направува волкот, саде душа не може да му даде. Му дувнува у устата, у ушите, и носот, не може да се соживи. Му кажува на господа, оти го направил волкот, уште душа нема; да му каже, како да му даде. Господ му вика:

— До трипати на увото да му речеш: стани, изеди ме мене!: И он ќе се соживи!

Арно, ама ѓаволот — ѓавол, не му вика „изеди ме мене“, ами му вика:

— Стани, изеди го бога!

И пак отидува на бога да му кажува оти волкот не се соживува.

— Ти, речи му како што ти реков, ја он ќе се оживи! — му рекол господ и си заминал.

Зема ѓаволот, го тргнува волкот до морето и влегува внатре у морето до гуша и му шепнува на увото:

— Стани, изеди ме мене!

Тамам на трекипат рекол, волкот се соживил, рипнал, ѓаволот му се испуштил и баттисал в море и така се куртулисал. Волкот пара-парчиња ќе го направеше, да беше му се паднал в раце.

## ПОТЕКЛОТО НА МЕЧКИТЕ

На еден човек умрела жената, та се оженил за друга. Тој си имал една момица и машчаата довела ишч' една. Машчаата ич не милувала нејденицата. Еднаш дала на доведеницата бела в'на, та оцрнена, па на најденицата — црна в'на, та им рекла:

— Идете на реката, перете, та чијато в'на побелее, тија да си дојде, а чијато ошче не е побелела, тија да седи да пере, дорде в'ната падне бела.

Отишли. Прали, прали, и оцрнената в'на на доведеницата побелела брже и тија си отишла. Па нејденицата пере, пере — не испира се, не побелува. Стевнило се веке, тија току пере, та току плаче, оти не може се испере, та иска си остане там. Заминал еден старец, та а попитал:

— Оти плачеш, моме?

— Оти пера таа в'на, та не може да падне бела; па мама ми е рекла, ага падне бела, тога да с' ида.

Тој рек'л:

— Соблечи се, моме, голопара, та легни, се истркалај ф таа в'на, та ке падне бела и ке си а носиш.

Тија се соблекла голопара, та се истркалала фо в'ната, току паднала мечка. Та веке отишла в гората да живи. Та оттога се за заплодили мечките.

(Банско)

## КАКО СЕ СОЗДАДЕНИ СОНЦЕТО И ЅВЕЗДИТЕ

Уште коа не бил веков напраен, Ристос бил роден. Бидејќим бил малечок, сѐ покрај бога си одел и за пола му се држел. Кај ќе одел господ, сполај му, по него одел и Ристос. Дури мака му било на бога дека сѐ по него одело малечок Ристос:

— Не туку иди по мене, а, чедо — му велел господ. — Седни си нàземи, поиграј си нешто.

Коа чу тој збор Ристос од бога, веднаш беше му се истаил од коленото и си седнал нàземи, да си поиграет. Првата играчка му била на Риста да си копа земја со теслата и да си напраит кал, а од калта си напраил едно чудо-чудесиа топчиња, како туталиња, и си ги клал на гирамитчиња да му се сушат. Одил, шетал господ и наминал, кај што му бил син му Ристос, да го види што праит. Коа го видел извалкан од калта во рацете и во алиштата, се застојал да види што праел, шо се извалкал толку од кал.

— Море, што така си се обацал, бре синко? — му рекол господ бог. — Што е таја кал што си напраил пред тебе.

— Топчиња за играње си праам, тате — му рекол Ристос.

— Арно си напраил топчиња, бре чедо — му рекол господ, — ама чуми ти се толкоа чудо топчиња, што сакаш да ги праиш?

— Ќе си ги фрлам, тате наугоре како топки, за да си играм со нив.

— Е, лели така ќе си играл со нив — му рекол господ, — ај фрли ја онаа топка поголемата наугоре, да видиме дури кај ќе ја фрлиш.

Со радост голема Ристос беше го послушал татка си, та грабнало големата топка и ја метнало наугоре вишно небо. По божи благосов беше отишла топката многу далеко и застанала на едно место, та се сторило сонце. На часот беше светнало како некое сонце утрено, кога да болсни во чоечките очи и да не можи во него да се опулит. Туку си клало Ристос обете рачиња на очите, да не му се земи здракот од сонцето.

— Еј, синче, видиш големата топка како ти ја направив да свети како сонце. Ај расфрли ги сите топчиња наугоре, та и тие како неа да се направат.

— Ќе ги фрлам, тате, сите — му рекол Ристос, — ама те молам да не ми ги направиш како големата топка, да свети толку многу, та да не можам во неа да се пулам.

— Мошне арно, чедо, ај ти фрли ги топчињата, та јас знам како ќе ти ги направам — му рекол господ.

Веднаш ги грабнал Ристос сите топчиња со обете раце и изфрлил едни надесно, а други налево, едни угоре, други удолу. Сите се распрснаа по широкото небо и секое топче и топка се застојава на местото, кај што ја благосоил господ. Од тие топки и топчиња господ благосоил за едни да бидат месечина, други — големи светли и најмалите — помалите ѕвезди.

Коа виде Ристос, оти сите топчиња му застанаа нависоко, и коа виде, оти немат со што да си играт, грабна од земјата со раце и се расфрла по ѕвездите со земјата на нив, за да ги турнит, арно ама господ и земјата беше му ја благосоил, тики му се сторила ѕвезди ситни. Од таа земја била Кумовата слама ѓоамити.

Ете така се сотворил веков.

## НЕБЕСНИТЕ СВЕТИЛА

ДЕН И НОЌ. Господ имал две клопчиња: едно бело и другото црно; белото било врзано со црното. Кога ќе го одвиткал белото, ќе било ден, а кога ќе го одвиткал црното, ќе се сторело ноќ. Толку многу долго било преденото, што дури да го соберел белиот конец на клопче, ќе почнел да го одмотува црното и ќе било ноќе.

Бидејќи врзани биле крајовите на клопчињата, кога го виткал белото во зимно време, господ виткал и од црното предено на белото клопче, и од тоа се малел денот, а се големеела ноќта. Така и лете растел денот, и ноќта малела.

ЗЕМЈОТРЕС. Господ земјата ја имал врзана сета со телови и сите крајови од теловите му биле во левата рака. При сѐ што биле теловите со милиони, милиони и милион, милиони што број немало, пак господ го знаел кој тел од кој синор е и едно ќе видел, оти се разлошиле од некоја страна луѓето, туку господ ќе потргнел телот од тој синор али од таа земја и веднаш ќе се стресела земјата. Ако потргнел силно телот, силно ќе се стресела и земјата.

КАИН НА МЕСЕЧИНАТА. Кога убил Каин брата си Авела, господ го прашал, кој го убил.

— Каине, Каине, кој го уби брата ти — му рекол, — да умре?

— Јас не сум вардач, господи — му рекол Каин, — ноќеска да го вардам и да видам кој го отепал.

Кога чул господ тие зборови од Каина, лажливи, го проколнал да биде обесен на месечината векутума века, за да биде вардач ноќе, да гледа сите ноќни убиства, што ќе прават лошите луѓе и да се плаши и страши и да се тресе, обесен како лист на некоја гора. Секој човек можел да го види Каина обесен на месечината, кога е полна месечината и ден денеска.

СОНЦЕТО И МЕСЕЧИНАТА. Кога го направил господ сонцето и месечината, еднакви беше ги направил да светат: сонцето да свети дење, а месечината ноќе, за да биде како денот, така и ноќта. Арно, ама пуста завист и фодулук од месечината, ја донесла работата да се скара со сонцето и сега да биде темна. Зашто? Ич за ни за што! Од будалалакот на месечината!

Откога ги создал господ, почнала месечината да му се фали на сонцето и да му вели:

— Јас сум поубава! Јок, јас посилно греам, јок, јас поголема сум!

Еднаш, двапш беше ѝ претрајало сонцето, арно ама таа не се сеќавала оти е срамота да се фали и откога му дошло веќе до носот на сонцето и му пребликнало:

— Е, доста се кабардисува, мори месечино — ѝ рекло сонцето, — мори бесрамнице, еве за тебе што треба, да ти се затае устата со една волска лепешка!

На тоа згора, грабнало сонцето една лепешка и фрлило на месечината за устата да ѝ затне, арно ама и устата, и образот и окото ѝ ја зашлакало. Ете оттогаш остана месечината темна и срамна и набргу се крие од срамот на сонцето.

# ПОТЕКЛОТО НА КУКАВИЦАТА И КУМРИЈАТА

Си била една мајка, си имала едно дете и едно момче. Детето го викале Костадин, а ќерката ѝ Егдоминда. Егдоминда ми се посврши, Костадин ми се поболи; Егдоминде боја ѝ кладоа, Костадин душа береше; Егдоминда ми ја омажија, Костадин душа даде. Стана мајка му на Костадина, ја затвори вратата и фати да плаче и да жали. На вратата израсле дури трње и коприви. Егдоминда пак била три години пат далеку омажена.

Тогаш Егдоминде ѝ дал господ машко дете и таа метеле рамни дворови и плачела со гласови:

— Сполај ти тебе, господи! Како не се најде брат ми во овие три години да дојде да ме погледа!

Ама таа не знаела оти умрел брат ѝ. Гласовите ошле дури до господа. На господа му се смилило, за тоа повелал да ојде брат ѝ при неа.

Оттука станал од гробот Костадин, ошол при сестра си и клукнал на вратата. Тогаш сестра му метела и фатила да зборува:

— Сполај ти тебе, господи! Кој клука сега на вратата: али брат ми, али мајка ми?

Тогаш тој ѝ рекол:

— Отвори, јас сум брат ти Костадин!

Тогаш таа му отворила, и тој ѝ рекол:

— Ајде, дојдов да те земам за да одиш кај мајка.

— А море брате, таа му рекла — почекај! Ами јас имам свекрва, да ја опитам.

Таа имала дете, пак свекрва ѝ горе го лелјала.

— Не, не — тој ѝ рекол, — треба да врвиме сега!

Тогаш таа оставила сѐ и ошла. Тука било далеку три години, ама тој дошол како за три дни. Немал тој коњ, ама ја качил на коњ, нешто како сенка, и тој сам бил сенка. Кога врвеле по пат, по планињето тој ѝ велел:

— Коња немаш, коња вјаваш! Човек немаш, човек гледаш!

— А море брате, што е ова лепо пиле, што пее вака? — го опитала.

Нејзе ѝ се чинело, оти некое пиле пее.

— А сестро, ами сега има секакви пилиња, си пеат!

Пак си врвеле по планиње, тој пак рекол:

— Коња немаш, коња вјаваш! Човек немаш, човек гледаш!

Таа пак го опитала:

— А море брате, зашто пеат вака пилињата?

— А мори сестро, пилиња, сега мај е, си пеат!

Еј така оделе, што оделе, дошле крај селото до црквата. Тогаш Костадин ѝ рекол на сестра си:

— Оди ти, ене куќа̀на, пак јас ќе одам да скинам едно цвеќе во црквана! (Тамо имало бавча со цвеќа).

— А море брате, која е куќата, јас не ја познавам?

— Навѝстина таа не ја познавала, зашто била покриена со трева и со коприви, а пак тој ошол да си влезе во гробот. Егдоминда ошла и тропа на вратата. Мајка ѝ вика:

— Кој е сега, кој тропа на врата? Ево три години има, откако никој не дошол да ме види, сега кој е?

— Јас сум, мајко, отвори! — ѝ рекла ќерка ѝ.

Тогаш таа и отворила и ѝ кажала за сé, како умрел брат ѝ и како таа се затворила в куќа и нигде не излегла. И фатиле и двете да плачат и да жалат. Од жал мајката се сторила кукавица и летнала од едната пенџера, а Егдоминда се сторила кумрија и летнала од другата.

Ето, за тоа и сега кумријата има црно на гушата, зашто и сега жали.

## ПРИКАЗНИ — ВЕРУВАЊА И ПРЕДАНИЈА

Верувањата и преданијата порано не се вклучуваа во народните приказни, како што беше спомнато. Исклучок чинеа некои видови преданија од групата вистински приказни. Српските верувања и преданија Вук Караџиќ не беше ги внесол во своите збирки со приказни, туку во книгата „Живот и обичаји народа српског“. Нивната поделба Вук ја извршил многу успешно, иако називите не му се среќни: 1) Верувања во она што не постои (самовили, вештерки, вампири, наречници, маѓесници и сл.); 2) Создавање на некои животни растенија и др. (кукавица, јасика, тутун, Цариград итн); 3) Јунаци и нивните коњи (Марко Кралевиќ, Реља Крилатица, Тројан, Шарац и др.). Втората Вукова група се етиолошки приказни, а првата и третата спаѓаат во нашава група. И Кузман Шапкарев дел од забележените верувања и преданија ги вклучувал кон своите описи на одделни краишта, а некои ги објавил во својот зборник со приказни. Овие примери јасно покажуваат колку е тешко да се повлечат точни граници и во определувањата на карактерот на верувањата и преданијата.

Нашата поделба на приказните — верувања и преданија, внатре во групата, ги содржи следниве главни теми:

Магесник
Магесница и магија
Преданија за духови и стрхови
Речни, езерски и морски духови
Џуџиња и џинови
Самовили
Домашни духови
Локални преданија.

Преданијата можат да се сфатат како „релација за вистински случаи кои се потпираат врз верувањата“. Нивното потекло не се разликува многу од потеклото на другите раз-

гледани веќе видови приказни. Всушност, народот ги сметал како вистински настани и како такви ги пренесувал од поколение на поколение. При тоа, постепено, тие добивале облик на приказни. За ова измена припомогнало тоа што во преданието, со текот на времето, се внесувале разни елементи од другите видови приказни, особено од фантастичните приказни.

Ако ги разгледуваме заедно, тогаш приказните — верувања и преданија се сведуваат на две основни групи: на прво место стојат приказните за митолошките суштества (вештерки, змејови, самовили и сл.), а на второ — тнр. историски односно локални преданија (за разни историски личности и настани, за потеклото на разни градови, села, планини, тврдини, цркви, манастири и џамии, езера, реки, блата итн.).

Карактеристично е дека голем дел од историските преданија се сврзани со личностите од нашата епска поезија, најмногу ги има за Марко Крале. Некои од нив очигледно некогаш биле песни. Тоа се утврдува не само од нивната содржина и обработката. Често во нив се среќаваат сочувани цели стихови.

Точните географски и историски имиња во сите приказни претставуваат една од особеностите нивни — да се претставaт како вистинити. Но, дури и кога подлогата на некои преданија е наполно историско, нивната интерпретација е најчесто неисториска.

## ЗМЕЈОТ ОД ПЛАНИНАТА ПЕЛИСТЕР

Во старо време родила една жена дете со крилја, во Нижополе, и го дојала до четириесет дни. При сѐ што го дојаше, арно ама дека со крилца било детето, на сите жени, родови и пријателки беше им го кажала, чунки ѝ било шубе и се бојала да не е некој нишан да ѝ се запусти куќата. И тамам на четириесетте дни си летнало, кога го развила од пелените и си останала жената сама со пелените и отишло на врв планината Пелистер, та си влегло во сарајите што биле под езерото и тамо си живеело, кај другите стари змејови. Многупати го гледале овчари крај езерото кога си седело змевчето. Кога дошло змевчето на годиње да се жени отишло во селото Оптичари (битолско, околу два саата до Битола) и си бендисало една убава чупа, што го тргала орото, чунки Велигден било и чупите оро играле на сред село и се завиле едни вијулици, та ја грабнале и ја кренале угоре, пред очите на сите селани.*))

Чупата имала деветмина браќа, сите кој од кој јунаци. Тргнале да бараат од планина по планина, само да можат да ја најдат милата сестра, али жива али умрена, барем гробнина да ѝ ја знаат.

---

*) Дедо Јован од истото село, стогодишен старец, видел тоа нешто и му кажувал на Спира берберот, дури со клетва оти видел.

Баеќи време шетаа и прашаа, арно ама не могле нигде трагата да ѝ ја најдат и дошле до езерото што било на планината Пелистер и седнале да се починат на тревата. Седејќи се опулија оспротива на езерото и видоа една железна врата под брегот од езерото. Појдоа тамо да видат што е, што не е и узнаа оти тамо треба да има нешто, арно ама ако човек може да лета, можел да појде кај вратата, чунки пред вратата било езерото. Мислија, есапија и дојдоа до еден збор да го копаат езерото од кај битолската страна и чунки местото наудолно ќе истече езерото и ќе се приберат до вратата, та може да влезат и да видат што има и што нема, и може да си ја најдат тамо сестра си. Отрчал еден в село, донесол казми, мотики и лопати и му легнаа да копаат. Копале, копале неколку дни и почнало да тече езерото по троа. Арно ама змејот ги пожалил шуревите и целата Битола, та ја натерал сестрата да излезе на железната врата, да им викне на браќа си да не го дупат езерото.

— Слушајте, браќа, немојте, не копајте го езерово, оти ќе пробие водата, та ќе ве однесе вас и целата Битола! Елате оспротива, видете ме — им рекла, — и ич гајле да не ми го берете. Си живеам при змејот како некоја царица, овде си имам едни сараи, поарни од сарајот битолски.

Кога чуја деветте браќа гласот од сестра си, многу се израдуваа оти ја видоа и на часот оставиле да не копаат и донесле од село не знам колку арари волна и со триста маки ја затнаа дупката, што беа ја ископале. Арно ама, при сé што ја затнаа дупката, пак си течело вода од истото место и ден денеска. Сите битолчани, граѓани и селани, веруваат оти ќе дојдело некој ден што да се пушти водата и да го удави битолското, градот и сите села што се во полето.

## ВЕШТИЦИ

Си седел татко една вечер под еден трем од една воденица во време кај пет и пол саатот и си пиел тутун. Времето било в мај месец и месечината била зајдена тогај пред пет деќики. Како што си се мислел нешто и се пулел удолу в поле, видел еден огон од едно село колку три саати скраја, што беше се задал да оди по еден пат што идел право кај воденицата.

Со прво огнот го видел колку една силна ѕвезда, и колку приближувал кај него толку се ширел и најпосле се сторил колку една месечина кога да е полна. Отвори се, чинеле, на тркало како големата месечина и пак се затворале пак на тркало, ама се правело мало колку една педа и тогај одело како да лета на ветар и право идело на татка.

„Де море ал, де! — беше си рекол сам со себе, — што ќе се чини ал сега, кај ќе се бега од оваа вештица ѓаволска?" Беше чул татко ми оти во тоа село сите баби, што беа умреле, беше се извештичавиле, та од тоа беше се уплашил, сторил ниет да бега некаде. Веднаш му се вдало, ами беше го извадил пиштолот и беше го навртил на вештицата право како што идела во него, уште за колку десет чекори да му дојде кај татка.

Имало јаз што течело вода, до јазот имало една топола и туку беше кршнала вештицата од правиот пат и во тополата се удрил огнот, та беше се изронил

сиот како искри од некој ковачки оџак, кога да се креваат наугоре и да паѓаат долу. Така искрите фр, фр, фр, и попаднале на коренот и толку — беше се загинала вештицата и татко куртулисал!

— Зер биле собрани ѓаволите на тополата што ја повасале вештицата и ја парчелисаа — ми велеше татко, — и се изорна!

Чекал саноќ да излезе или да мрдне, ништо немало, и така не заспал саноќ, дури се раздени со се пиштолот в рака гледал кај коренот од тополата.

— Ете, вакви стравои сум видел, бре синко, јас — ми рече, — да ти пак не верује оти има вештици и вампири.

## ЦАР АЛЕКСАНДАР

Цар Александар сакаше да ходит да земит бесмртна вода. Но кој одеше, никој не се врашташе назад, зашто дури да стигнит некој до неа, требеше да п'туват три дни все во ношна темнина, во која луѓето се заскитвеха, и не можеха да се вратат на бел ден. Цар Александр зеде со себе си кобили и ждребина. Во темнината врза кобила. И в растојање, што можит да се чует гласот, врза ждребе; потамо кобила, после ждребе и така подалеку дури стигна до бесмртната вода, која стоеше меѓу две планини, кои се отвараха и затвораха. Тој со голема брзина нацрпи едно шише*) и по гласовите од кобилите и ждребината, кои 'ржеха, нахожвеше п'тот, и така се врати на бел ден. Шишето остави на прозорецот, за да се напиет утрината во недеља; и нар'ча на сестра му, да вардит, да не некако истурит бесмртната вода. Сестра му,**) метеештем, не догледа и скрши шишето. Цар Александр, кога чу това, страшно се налути; а сестра му, избегвеештем лутината негова, се хврли во море и се престори делфин, кој, кога чует Александровото име, се криет в морските глобини.
(Струшко)

---

*) Едни велат че врза шишето на грлото од гол'б, кому опашката се скина од планините; а други велат, че опашката од коњот му се скина.

**) Која се викала Роксандра.

# КАКО ЈА ЗАГУБИЛ КРАЛЕ МАРКО СИЛАТА

Во тие стари времиња, кога шетале бог и Крале Марко побратими, Марко имаше голема сила: можеше да ја преврти земјата наопако! Ја собра бог тежината на земјата во една вреќа и седна на еден пат кај што одеше Марко. И Марко заминал.

— Море, синко, ела, поткрени ми вреќава! — му вика бог.

Посегнал Марко со сабјата со врв од коњ и му ја кренал на рамо на стариот. И го прашал стариот:

— Кај ќе одиш, бре синко,

Марко му рече:

— Ќе го барам крајот на земјава, ќе ја свртам наопако!

Се исплашил бог, оти Марко имаше повеќе сила од него, премислил и — му ја зеде божјата сила. И излегол па пред него. Ја собрал тежината земјина сега во еден зобник.

— Ела, бре синко, — му вика стариот — да ми го поткренеш зобничето на грбот.

Отиде Марко кај дедо. Посегнал со врвот од сабјата — не може! Му фаќа зобникот со една рака, му го крева — не може! Фаќај и со другата — па не може! И Марко сетил се како станала таа работа:

— Аман, дедо!

— А, побратиме — рече бог — ме надмина ти!? Што имаш век, да го проживееш со лаги, со магии; со голема јунаштина, со божја сила, како досега, не!

# КУЛАТА ВАВИЛОНСКА

По потопот после, откога беа се намножиле луѓето, имало еден цар. Нему му кажувале луѓе оти некогаш бил потоп со вода на земјава и од тој потоп сите луѓе беа се издавиле, само неколцина живи останале и од нив векот се подновил и се размножил. Уверен бидејќи царот на тоа што му кажувале учените, сторил ниет да направи една висока кула, дури до облаци. И ако да се стори потоп, да се качи горе и да не се удави од потопот.

Ја зафатил да ја прави кулата со голем зулум. Свикал целиот народ да работат. Дење, ноќе работеле, шу (само и само) побрго да го направи; арно ама народот не можел само кулата да ја прави, ами требало и домашна работа да си приработуваат, за да се ранат. Арно, ама силниот цар ништо живо не ги припуштал луѓето од кулата.

Кога виделе народот, оти царот ги тера со сила да работат на кулата, еден по еден беа се разотишле по дома.

Дума, шеста царот како да прави за да ги натера луѓето да му ја направат кулата. Најпосле му текнало да направи остри железа и ги закачил на дрва, та да му ги даде на своите и со тие остри железа (копја се биле, се разбира) да и дупат луѓето и да ги плашат, та да работат на кулата.

Кога видоа сиромаси луѓе тоа дупење со острите железа, тргнале сите да работат гологлавечки, само и само да не ги дупат и да не умираат по патиштата. (Можеби дотогај оружје да немало, па не знаеле луѓето од оружје смрт).

Во тоа време друго нешто му текнало на царот да направи: насекол парчиња од сребро и им удрил на парчињата дамка (печат) на името негово, та ги давал на аргатите што му noселе зајре за кулата (пресекол пари).

Од тоа што беше го направил царот, што направил сребро со дамка (пари), беше се ослободиле малце луѓето што работеле на кулата, арно ама мака по голема имале, чунки кулата се правела висока до облаци, тики требало да се носи угоре секакво зајре: камење, вар, дрва и друго што требало, та наместо волови, — се спрегнувале луѓе и носеле угоре. Им се здодеало веќе на луѓето и спискале да му се молат прво на царот, веќе да ги прости и да ги пушти, арно ама царот ни баре на ум ја клаваше молбата од луѓето. Кога видоа луѓето оти царот ич на ум не им ја клавал молбата, се свртеле кај бога да го молат, за господ да му го сврти умот на царот и да ги прости да си одат дома. Милост да му е на бога, беше ги послушал луѓето. И еве што беше му направил. Му го разменил јазикот со седумдесет и седум јазици, за да не можат еден со други да се разберат.

Едниот на другиот му сакал: кал, по бугарски, а тој ќе станел, чунки знаел по турски калк — стани се вели. Други му сакал по грчки: петра (камен), некој кого викале Петре ќе му дојдел пред него. Треќи му сакал на четврти друго, тој му давал уште нешто подруго. И така не можеа да се разберат. Кога видоа така оти не можеле да се разберат, оставиле да ја прават кулата и самиот цар ги испуштил секој по дома да си одат.

Останала кулата недоправена и по малку време беше се искривила малку и ден денеска стоела, велат старите, накривната, да се паметува.

Кога огрева сонцето, сенката од кулата била колку еден ден далеку да одиш по неа, толку што била висока.

Ете, од тој цар што ја направи кулата, излегле парите со турата и оружје, да се бијат луѓето и да се колат како јагниња.

# ЏАМИЈАТА СУЛЕЈМАНИЕ

Турскиот цар Сулејман, син на цар Јалдрма, сторил ниет да ја прави џамијата. Барал мајстор над мајстора, да му ја направи. Нашол еден мајстор и го пазарил да му ја направи, што да нема уште една во веков друга таква. Му отпуштил злато од азното, колку да сака мајсторот да арчи, само и само убава да му ја направи. Ја правил мајсторот, отколку што знаел и не знаел, и ја направил со илјада пенџериња и четири минариња, многу високи. Откога ја битисал мајсторот џамијата, го прашал царот мајсторот:

— А бре, мајсторе, да те натерам да направиш уште една џамија, дали би могол да ја направиш уште поубава од оваа?

— Можам, честити царе — му рекол мајсторот на царот, — уште поубава од оваа да ја направам, само пари многу ќе одат.

Кога чу царот тој збор од мајсторот, многу мака беше му падналo.

— А бре, мајсторе, кога си можел да направиш од оваа џамија уште поубава — му рекол, — оти не ја направи оваа најубава, што да нема од неа поубава? Дали пари не ти дадов? Дали нешто кусо ти беше, дали што, кажи да видам и да чујам!

Сиромав мајстор се најде во небрано и не можеше како да одговори. На тоа згора, царот свикал по џелатот, за да го загуби мајсторот, зашто да го излаже царот.

Кога чу мајсторот оти ќе гине, тогај дури се сетил, оти царот со мајсторлук го прашал за дали може и друга џамија да направи уште поубава, ѓоа-мити и други ќе прави, а пак мајсторот, за да не ја испушти од раце работата, се такса за да прави друга поарна, арно ама на царот не му бил ниетот за друга да направи, ами само да го погуби мајсторот, за да не е жив и да не направи друга таква некому другему.

На тоа згора, издума мајсторот еден марифет, за да куртулиса, и му рекол на царот да го остави уште неколку дни да биде жив, дури да добитиса некои кусури горе на минарето. Го клал царот под каракол и го оставил за неколку дни да биде жив, за дури да ги битиса кусурите. Си зел мајсторот зајре, што му требало, и се качил на минаре, та си направил две крилја, многу мајсторски, и си ги врзал под мишка, та летнал, та паднал во лозјата, и таму беше паднал на левата страна, та беше се пресекол на теслата, чунки си ја носел за појас и си умрел. Ако да не беше се пресекол на теслата, бездруго ќе куртулел, летајќи, да не го загуби царот, арно ама било речено, за да се прикажува, та затоа, кај што паднал, се пресекол и умрел. И тамо го закопале и ден денеска гробот му стоел: кој не верува нека оди да види во Едрене.

## БЕЛЕШКА ОД ПРИРЕДУВАЧОТ

Изборот на приказните овозможува читателот да ги согледа не само сите видови народни приказни, класирани според најновите научни достигања, туку и најглавните нивни теми. Ограничениот обем на книгава не допушти поширок приказ во овој правец.

При подборот на приказните се водеше сметка и за нивната уметничка страна, но секогаш не е претставена најубавата варијанта, поради желбата да се прикажат, макар и ограничено, приказни од повеќе места и од поголем број запишувачи.

Врз текстовите на приказните се вршени промени; тие се доближувани до нашиот современ јазик, за да им бидат подостапни на учениците. Употребен е сегашниот македонски правопис, и со тоа е заменет фонетскиот начин на запишување, што нашите најглавни собирачи го применувале во минатиот век. На пример, насекаде е спроведено пишувањето *в* или *д* наместо *ф* или *т* (страв, здрав наместо страф, здраф; од, под наместо от, пот, и сл.); вметнувани се оние гласови што постојат кај одделни зборови, а не биле бележени од запишувачите од било кои причини (старост наместо старос, сиромавот наместо сиромаот, итн.).

За да можат читателите да добијат претстава за македонските говори, некои приказни се дадени без исправки, но со денешна наша азбука.

Извршено е и техничко изедначување на приказните: насекаде е спроведен принципот за воведување нови пасуси, одломки; дијалозите, исто така, се издвоени.

## ЛИТЕРАТУРА

Ђурић Војислав, Постанак и развој народне књижевности, Београд 1956.

Зборник Миладиновци, Скопје 1962.

Караџић Вук Ст., Српске народне приповијетке, Београд 1928 год.

Сборник за народни умотворения, наука и книжнина, София (од кн. I — 1889 до кн. XV — 1898, кн. XIX — 1903 објавени особено многу македонски народни приказни).

Сборник за народни умотворения и народопис. Братя Димитър и Костадин Г. Молерови, Народописни материяли от Разложко. Кн. XLVII, София 1954.

Тошев Крум и Угринова Рада, Македонски умотворби од Пиринска Македонија, Скопје 1950.

Цепенков Марко, Македонски народни приказни, I, Скопје 1958; II и III, Скопје 1959 (редакција д-р Кирил Пенушлиски).

Цепенков Марко, Сказни и сторенија, Скопје 1954 (редакција Блаже Конески).

Шапкарев Кузман, Сборник от български народни умотворения кн. VIII—IX, София 1892—1894.

Čubelić Tvrtko, Narodne pripovijetke, Zagreb 1957.

Mazon André, Contes slaves de la Macédoine Sud-occidentale, Paris 1923.

Krzyžanvwski Julian, Polska bajka ludowa w ukladzie systematycznym, tom I, Wroclaw—Warszawa—Kraków 1962.

Thomson S., Motif—Index of Folk—Literature, Helsinki 1932—1935; второ проширено издание Copenhagen 1958.

Verković Stefan, Lidové povidky jihomakedonské, v Praze 1932.

## РЕЧНИК

*Абер* — вест, глас
*адет* — обичај; навик
*азно* — богатство, пари
*акал* (*ак'л*) — ум, разум
*ал* — мака, патило
*алтан* — дукат; златна монета
*ан* — гостилница
*арам* — неправеден, незаконит
*арамија* — разбојник, крадец
*арар* — голема вреќа
*арслан* — лав
*аскер* — војник; војска
*асли* — баш сигурно,
*атар* — волја, љубов; почит
*ауз* — бања, басен
*афрат* — отров
*аџиба* — дали, навистина
*ашколсун* — браво, одлично

*Бадијала* — бесплатно
*батак* — блато, калиште
*батиса* — препадна
*баџа* — камин, оџак
*беане* — јавна клевета
*беглик* — данок (десеток на овци)
*беља* — несреќа, неуспех
*белки* — можеби; веројатно
*битиса* — сврши, доврши

Вар и оросан — смеса од песок и креч
*варди* — чува, пази
*верѓеч* — има време, не е доцна

| | |
|---|---|
| *Давуџија* | — тужител |
| *декика* | — минут |
| *декса* | — прими, бендиса |
| *дивина* | — животински свет |
| *дојунџе* | — наситен, задоволен |
| | |
| *Ѓаур* | — христјанин; неверник |
| *ѓоамити* | — божем |
| *ѓурултија* | — врева, караница |
| | |
| *Есап* | — сметка |
| *еќим* | — лекар |
| | |
| *завмет* | — труд, грижа |
| *зајре* | — храна; хранителни производи |
| | |
| *Изан (изим)* | — дозвола, разрешение |
| *измет* | — услуга, помош |
| *измеќар* | — слуга, работник |
| *имза* | — потврда, белешка |
| *инќар* | — непризнавање на вистината |
| *испат* | — доказ; сведок |
| | |
| *Кабул* | — согласен, готов |
| *каданлак* | — положба на жена, домаќинка; госпоѓа |
| *кадија* | — судија |
| *каил* | — согласен |
| *кајдиса* | — се реши |
| *каракол* | — стражар, пазач |
| *касмет* | — среќа |
| *конуштиса* | — се запознава (со некого); разговара |
| *коџамити* | — голем, огромен |
| *курдиса* | — намести, нареди; навитка |
| *кусур* | — недостаток, мана |
| | |
| *Маздрак* | — долго копје |
| *маскара* | — шегаџија; исмевач |
| *мезлич* | — совет; советник |
| *мувлет* | — срок |
| *музевирлак* | — предавство; шпионство |
| *мукает* | — внимание, труд |
| *мунасип* | — нашол за згодно |
| *мутлак* | — сигурно, веројатно |
| *мусандра* | — голем долап во ѕид (за чување храна) |

| | |
|---|---|
| *Ниет* | — намера, цел |
| *нишан* | — знак, белег; веридбен подарок |
| *Ортома* | — јаже |
| *ош-беш* | — здраво-живо |
| *Папази* | — карти за играње |
| *пизми* | — мрази |
| *Раат* | — мир,. спокојство; спокоен |
| *Садријазам* | — велики везир |
| *Салам* | — сигурно |
| *салтанат* | — раскош, блесок |
| *сарај* | — дворец, палата |
| *сеиз* | — коњушар |
| *сеир* | — забава (и кога се гледа) |
| *сејмен* | — жандар; јаничар од специјален одред |
| *сиктер* | — пцувна; надвор |
| *синор* | — меѓа, граница |
| *сурат* | — лице, образ |
| *тагар* | — торба |
| *такса* | — вети |
| *таксират* | — несреќа; недостаток |
| *тамафќар* | — скржавец; лаком |
| *тебабија* | — придружба |
| *тебдил* | — преправен, преоблечен |
| *тел* | — жица |
| *теслим* | — врачување, предавање (нешто) |
| *тура* | — султански монограм |
| *Ќердоса* | — се зема; се оженува (омажува) |
| *ќеф* | — задоволство |
| *ќефил* | — гарант |
| *Федул* | — надмен; горделив |
| *Џамбас* | — познавач на коњи; трговец на коњи |
| *џанам* | — душо моја! срце мое! |
| *џеваир* | — бесценет камен |

## СОДРЖИНА

АНЕГДОТИ



ЕТИОЛОШКИ ПРИКАЗНИ



ПРИКАЗНИ — ВЕРВАЊА И ПРЕДОНИЈА

300

УЧЕНИЦИ!

Школската библиотека наполно ја прилагодивме за вашите потреби. Во 40 книги ги опфаќаме сите автори што ги предвидува наставната програма. Ако во вашата лична библиотека ги имате комплетирано сите книги од оваа едиција вие сте обезбедени со целокупниот материјал за успешно совладување на предметот македонски јазик и литература.

Секоја книга содржи обемен предговор за животот и делото на авторот како и одломки од неговото творештво дадени така што ви се овозможува да се запознаете со содржината на секое застапено дело.

Досега се излезени од печат следните книги:

**ИВО АНДРИЌ**
**КРЧОВСКИ—ПЕЈЧИНОВИЌ**
**АЛЕКСАНДАР С. ПУШКИН**
**К. П. МИСИРКОВ**
**П. П. ЊЕГОШ**
**АНТУН АШКЕРЦ**
**ВУК КАРАЏИЌ**
**ЛАЗА ЛАЗАРЕВИЌ**
**ГРИГОР ПРЛИЧЕВ**
**КОНСТАНТИН МИЛАДИНОВ**
**РАДОЕ ДОМАНОВИЌ**
**СИЛВИЕ КРАЊЧЕВИЌ**
**ДАНТЕ АЛИГИЕРИ**
**ВЛАДИМИР НАЗОР**
**Н. В. ГОГОЉ**
**АУГУСТ ШЕНОА**
**ОНОРЕ ДЕ БАЛЗАК**
**МАКСИМ ГОРКИ**
**БОРИСАВ СТАНКОВИЌ**
**ИВАН МАЖУРАНИЌ**
**ШЕКСПИР**
**МИРОСЛАВ КРЛЕЖА**

НАСТАВНИЦИ!

Новата серија на нашата школска библиотека е прилагодена така што одлично ќе ви послужи и вам како потсетник и прирачник. Во секоја книга се дадени библиографски податоци што ќе ви го олеснат барањето на најнужната литература за секој од авторите што ги предвидува школската програма.

РОДИТЕЛИ!

Школската библиотека ја печатиме во ограничен тираж. Затоа погрижете се навреме да се снабдите со секоја новоизлезена книга. Едицијата е прилагодена така што ќе ви биде добродошла за секое од вашите деца годинава и секогаш подоцна. Нашиот план ги опфаќа оние автори кои се застапени во наставните програми за средните школи.